ФИЛОЗОФСКИ ФАКУЛТЕТ НА УНИВЕРЗИТЕТОТ - СКОПЈЕ
FACULTÉ DE PHILOSOPHIE DE L'UNIVERSITÉ DE SKOPJE
ИСТОРИСКО-ФИЛОЛОШКИ ОДДЕЛ
SECTION HISTORICO-PHILOLOGIQUE

# ГОДИШЕН ЗБОРНИК

## ANNUAIRE

КНИГА 7 TOME

СКОПЈЕ — SKOPJE
1954

ФИЛОЗОФСКИ ФАКУЛТЕТ НА УНИВЕРЗИТЕТОТ - СКОПЈЕ
FACULTÉ DE PHILOSOPHIE DE L'UNIVERSITÉ DE SKOPJE
ИСТОРИСКО-ФИЛОЛОШКИ ОДДЕЛ
SECTION HISTORICO-PHILOLOGIQUE

# ГОДИШЕН ЗБОРНИК

## ANNUAIRE

КНИГА 7 TOME

СКОПЈЕ — SKOPJE
1954

## СОДРЖИНА — TABLE DES MATIERES


| | | | стр. |
|---|---|---|---|
| № 1. | Д-р J. Ф. Трифуноски: | Албанското население во селата од Скопско Поле | 5— 20 |
| | D-r J. F. Trifunoski: | The Albanian inhabitants in the villages of Skopje-Lowlands | 5— 20 |
| № 2. | Д-р J. Ф. Трифуноски: | Горња Пчиња | 21— 30 |
| | D-r J. F. Trifunoski: | Gornja Pčinja | 21— 30 |
| № 3. | Д-р J. Ф. Трифуноски: | Средњевековна жупа Иногошта | 31— 40 |
| | D-r J. F. Trifunoski: | The middle aged župa Inogošta | 31— 40 |
| № 4. | Х. Поленаковиќ: | Чија е песната „Гъркъ и Българинъ"? | 41— 51 |
| | H. Polenaković: | Qui est l'auteur du poeme „G'rk i B'lgarin"? | 41— 51 |
| № 5. | Х. Поленаковиќ: | За посветата на J. J. Штросмаjер во зборникот од народни песни на Миладиновци | 53— 60 |
| | H. Polenaković: | Sur la dedicace A. J. J. Strossmayer dans le recueil de chants populaires des frères Miladinovtzi | 53— 60 |
| № 6. | Х. Поленаковиќ: | Биографски прилог за запознавањето на Џинот | 61— 68 |
| | H. Polenaković: | Contribution biographique à la connaissance de J. Dzinot | 61— 68 |
| № 7. | Х. Поленаковиќ: | Две збирки од афоризми на Џинот | 69— 78 |
| | H. Polenakovik: | Deux recueils d'aphorismes de J. Džinot | 69— 78 |
| № 8. | М. Д. Петрушевски: | Уште еднаш за Аристотеловата дефиниција на трагедијата и катарсата | 79—110 |
| | M. D. Petruševski: | Encore sur la définition de la tragédie d'Aristote et la catharsis | 79—110 |
| № 9. | Т. Томоски: | Исправки и дополненија на некои карти од средновековната историја на Македонија | 111—122 |
| | T. Tomoski: | Die Lücken einiger Karten üben die Geschichte Makedonie'n im Mittelalter | 111—122 |
| № 10. | Бранислав Русиќ: | Поље дебарско | 123—186 |
| | Branislav Rusić: | Das Debar-Feld | 123—186 |
| № 11. | Димче Коцо: | Околу датирањето на црквата Константин и Елена во Охрид | 187—203 |
| | Dimče Koco: | Sur la date de construction de l'église de saints Konstantin et Hélène d'Ohrid | |

Д-р ЈОВ. Ф. ТРИФУНОСКИ

# АЛБАНСКОТО НАСЕЛЕНИЕ ВО СЕЛАТА ОД СКОПСКО ПОЛЕ

## (состав, потекло и движења)

Меѓу сите испитани родови, кои имаат мајчин јазик албански и кои национално се осетуваат како Албанци, во селата од Скопско Поле (ск. 1) не е најден ниту еден род чии фамилии не би биле доселенички. Најголемиот дел од албанското население знае кој предок и од каде им се доселил. Освен тоа се сеќаваат за времето кога се доселувани, за начинот и за причините. Албанското население од Скопско Поле се дели на прави Албанци и на поалбанчени Цигани. Од првите има 183, а од другите 106 куќи (1)*.

Преглед на албанското население по области и места од кои се доселувало:

### а. Население со право албанско потекло

| | редови | домови |
|---|---|---|
| *1. Од Северна Албанија:* | | |
| област Љума | 2 | 28 |
| „фис“ Бериша | 5 | 8 |
| „ Красниќ | 2 | 3 |
| „ Круја-Зи | 1 | 3 |
| Северна Албанија воопшто | 43 | 130 |
| *2. Од Албанија воопшто* | 1 | 11 |
| | 54 | 183 |

### б) Поалбанчени Цигани

| | родови | домови |
|---|---|---|
| *1. Од Косово Поле:* | | |
| село Гатња | 3 | 6 |
| „ Славиње (?) | 3 | 4 |
| „ Мираш | 2 | 4 |
| „ Databa Неродимље | 2 | 3 |
| „ Штимље | 1 | 3 |

*) Забелешките и литературата се на крајот од текстот.




Ск. 1. — Распоред на селата во Скопско Поле: села со доселено албанско население (1) и села со друго население (2).

| | | |
|---|---|---|
| село Трн | 1 | 2 |
| „ Рачак | 1 | 1 |
| гратче Урошевац | 2 | 3 |
| „ Качаник | 1 | 1 |
| Косово Поле воопшто | 45 | 65 |
| | 61 | 92 |
| *2. Метохија и Дреница:* | | |
| село Ѓурковац | 1 | 2 |
| „ Шпинадија | 1 | 1 |
| „ Србица | 1 | 1 |
| „ Мамуша | 1 | 1 |
| Метохија воопшто | 2 | 3 |
| Дреница „ | 1 | 2 |
| | 7 | 10 |
| *3. Од Горна Морава:* | | |
| село Черкез-Садовина | 1 | 2 |
| Горна Морава воопшто | 2 | 2 |
| | 3 | 4 |
| сѐ поалбанчени Цигани | 71 | 106 (2) |
| вкупно албанско население | 124 | 289 |

Горниот преглед покажува дека населението со албански јазик во селата на Скопско Поле припаѓа на две главни доселенички струи: *северно-албанска и косовска.* Првата струја на Скопско Поле дала 53 рода со 172 дома и тоа прави Албанци (фот. 1, 2, 3, 4). Втората струја на Скопско Поле дала 61 род со 92 дома; населението од оваа струја се поалбанчени Цигани (фот. 5). Останатите струи и тоа од Албанија воопшто (11 к), од Метохија со Дреница (10 к) и од Горна Морава (4 к) се незначителни по бројот на доселениците.

Од прегледот на селата се гледа дека албанското население сега живее во 18 населби од Скопско Поле. Од нив тоа чини мнозинство во Шишево (38 к), Долно Нерези (63 к) и Идризово (27 к); половина од населението чини во Трубарево (25 к), а под половина на вкупното население застапено е во останатите 14 села (во Синѓелиќ 40 к, Арачиново 20 к, Огњанце 27 к, Катланово 13 к итн). На еден албански род просечно дојдуваат по 2 дома.

Најстарото доселување на албанското население во Скопско Поле паѓа кон крајот од 18 и во почетокот од 19 век. Тогаш многу, но сосем мали албански групи се населиле на ритчестото земјиште во северниот (Ридски Села) и по повисоката алувијалната рамнина од Вардар (Средорек) во северозападниот дел од Скопско Поле. Селата во кои дошле тие првобитни Албанци се Горно Оризаре, Бардовци, Вучи

Дол, Орман, Шишево, Сарајско Оризаре, Бутел и други. Но тие први Албанци, *кои се движеле на големо растојание, не се снашле во новата средина.* Многубројните блата и мочуришта во соседната влажна Блатија, со нездрав воздух, долгите летни горештини, маларијата, тешката и лоша вода за пиење, како и изразитото земјоделско стопанство, го отежнувале приспособувањето на планинските доселеници во полската област и во новите прилики. Затоа тие први Албанци изумирале и од полските села се иселиле во други околни планински населби. Од Албанците што биле прво населени во Вучи Дол и Орман сега има во планинските села Пустеник и Гајре кај Качаник (3); Албанците од Бардовци прешле во селата Долно и Горно Блаце на гребенот од Скопска Црна Гора (4) и во Биљача кај Прешево (5); Албанците од Бутел се иселиле во планинското село Танишевце кај Гњилане (6); Албанците од Кисела Вода се иселиле во селото Чифлик на гребенот од Водно; Албанците од Сарајско Оризаре сега се најдуваат во село Чајлане на планината Осој (7); понатаму, Албанците кои живеат во Љуботен, село од Скопска Црна Гора, знаат дека понапред живееле во Скопско Поле. Со овие примери, се разбира, не се исцрпени сите случаи. Од Албанците населени окулу средината на 19 век во Скопско Поле *зачувани се само два рода* кои сега бројат 38 домови. Тие живеат во селото Шишево што лежи на меѓата од Скопско Поле и гребенот на планината Водно.

Од почетокот на 20 век, а особено по Првата и по Втората светска војна, започнал нов и најголем бран на доселување на албанското население во Скопско Поле од околните претежно планински села. Планинските области и нивните села, кои послужиле како миграциона етапа, не можат да пружат потребни средства за живот на она албанско население кое силно се умножува. Затоа еден дел од нивното одвишно население се иселува во Скопско Поле и тоа не само на ритчестото земјиште и во Средорек како понапред, туку и во пространата Блатија која лежи на југоисток. Овие нови албански доселеници, кои прејдуваат незначителни растојанија, дојдуваат како *полуприспособени* на оваа географска средина бидејќи пред тоа, како што беше речено, нивните предци, и тие самите живееле во околните етапни миграциони области: на гребенот од Скопска Црна Гора, на Косово Поле, во Горна Морава, во сливот од Маркова Река, Скопски Дервен итн (8).

Скоро доселените Албанци издржале во борбата со природата и новите прилики, па на тој начин во селата од Скопско Поле сега, главно, постојано се настанети. *Од почетокот на 20 век до денес, т. е. за периодот, долг околу 50 години, се населиле во селата од Скопско Поле околу 123 албански рода кои сега бројат 251 дом, или поточно 86.85%*

*од сите Албанци.* На тој начин споменатото население за кратко време исполнило поголем број од полските села (ск. 2, 3). Што Албанците успеале во тоа причината е на прво место во нагласената близина на околните албански планински села и области. И сега албанското население се спушта во Скопско Поле од околните планински предели и од Косово Поле, и во него се населува.




Ск. 2. — Движење на бројот на домовите на албанското население во поедини села од Скопско Поле: I. Шишево; II. Д. Нерезе; III. Г. Лисиче; IV. Трубарево.

Албанците од околните области биле во разновидни врски со Скопско Поле пред да се населат конечно во него. Едни во Скопско Поле дотерувале стока на зимување. Други иделе поради привремени земјоделски работи, особено како косачи во Блатија, или како момци и наполичари на земјата од поедини поимотни неалбански фамилии (прво на турски чифлик-сајбиски имоти, а подоцна на имоти од поедини македонски домаќини). Како сточари зиме се спуштале во Скопско Поле Албанци од гребенот на Скопска Црна Гора и тоа од селата Брест, Танишевце, Мојанце, Љуботен, Стрима, Алашевце, и од гребенот на Водно и тоа од неговите села Горно Нерези и Чифлик. Албанци доселени како сточари сега има во повеќе села од Скопско Поле: во Бутел, Идризово, Ржаничане, Огњанце, Сингелиќ, Арачиново итн. Како земјоделски работници и како момци иделе по

Првата светска војна помалку прави Албанци, а повеќе поалбанчени Цигани: косовски, метохиски и горно-моравски. Они се населиле во Трубарево, Катланово, Инџиково, Петровец и во други блатиски населби. 1946 година на таквите албански фамилии. Аграрната реформа им доделила земја за обработување. Најпосле неколку албански родови во Скопско Поле потекнуваат од предци кои биле ќаји на турски чифлици или полјаци (во Сарајско Оризаре, Огњанце, Синѓелиќ).

Главниот дел од денешното албанско население дошол во Скопско Поле по патишта кои водат преку Метохија, Косово Поле и низ Качаничка Клисура, и по патишта кои воделе од околијата на Гњилане преку гребенот на Скопска Црна Гора. Споменатите области им служеле како станици на доселениците при нивното понатамошно движење. Тој факт е јасен и од самата положба на Скопската котлина. Кога




Ск. 3. Движење на бројот на домовите на албанското население во Скопско Поле: 1850, 1900 и 1950 година,

Косово Поле и Горна Морава се исполниле со албански населби тогаш морало да се јави преливање на албанскиот елемент и кон Скопско Поле.

Интересни се миграционите патишта на многу албански родови кои сега живеат во поедини села од Скопско Поле.

Така, на пример, родовите Оџалари, Мурис и Тенџер, по иселувањето од Северна Албанија, преку Косово Поле и Горна Морава, најпрво дошле во селото Брест на гребенот од Скопска Црна Гора; по Втората светска војна тие оттаму се спуштиле во полското село Синѓелиќ. Таирови од Северна Албанија прво дошле на Косово Поле, па наскоро оттаму се иселиле во Стулб во Јабланица; 1878 година како муаџири Таирови се вратиле во Горно Кусце кај Гњилане, а 1927 година оттаму се префрлиле во сегашното село Арачиново. Демирови, кои сега живеат во Јурумлери, по потекло се исто така од Северна Албанија. Од споменатата старина најпрво дошле во село Мало Полце близу Штимље на Косово, па оттаму 1920 година преминале во сегашнава населба. Незирови, сега населени во Идризово, прво се доселиле од Северна Албанија во село Прелез на Косово, а оттаму пред 30 години дошле во сегашнава населба. Сличен бил патот по кој се движеле и Албанците од родот Шабанови, сега населени во Наово: од Северна Албанија дошле во косовското село Белоградце, па од таму пред четири години преминале во сегашнава скопска населба. Албанците Шкека, кои сега живеат во Ржаничане, кажуваат дека припаѓале на едно големо братство во Северна Албанија. Подоцна тоа братство делум се растурило, и поедини ограноци дошле на Косово Поле и во Скопски Дервен (Матка, Глумово, Љубин) (9). Ржаничанските Албанци Шкека се делови од тие ограноци, кои од споменатите области накнадно се шреле.

Во неколку села од Скопско Поле, и тоа во Синѓелиќ, Идризово, Арачиново, Бутел и Белимбегово, се населиле босанско-херцеговски муслимани (фот. 6) и Торбеши од сливот на Маркова Река и Радика. Споменатите југословенски групи се малубројни и затоа поради истата вера нивното население склопува брачни врски со Албанците. На тој начин тие постепено се поалбанчуваат.

Знатни се антропогеографсите последици од албанските миграции во Скопско Поле. Доселените Албанци, кои се рашириле во поголемата половина од полските села и во сите делови на областа, со себе донеле муслиманска вера, обичаи, психички особини, расен тип, јазик, стандард на култура и живот. *Многу села од Скопско Поле, кои за време на турската власт до почетокот на 20 век по стално населеното население, главно, биле христијански и југословенски, денес, т. е. по ослободување од Турците, се делум или повеќе од половина албанско-муслимански.* Поради бројните Албанци сега не се ретки делови од Скопско Поле во кои се градат нови делови на населби (фот. 7, 8), џамии (фот. 9, 10), да се основаат муслимански гробишта, албански школи и друго. Од сите етнички групи, кои сега постоат во Скопско Поле — Македонци, Срби, Турци, Цигани, доселувањето на Албан-

ците се врши и сега непрекинато и најживо. Освен тоа албанското население има и најголем прираст на деца така што *нивниот број набргу ќе биде уште поголем.*

Овој прилог имаше задача не само да изнесе антропогеографски разгледувања за албанското население во селата од Скопско Поле, до кои сум дошол при научни патувања, туку и друга исто така важна: да влијае како поттик за нови слични проучувања во други наши области. Проучувањата за Албанците би дале добри прилози за нивното познавање воопшто, а освен тоа со запознавањето на нашите Албанци се запознава и еден знатен дел од населението во нашава држава.

## ЛИТЕРАТУРА И ЗАБЕЛЕШКИ:

1) Теренски испитувања по Скопско Поле сум вршел главно 1951, 1952 и 1953 година. Испитани се за оваа работа 34 села од Скопско Поле. Не се изнесени податоци само за три села од Скопско Поле и тоа за Сарај, Горно и Долно Лисиче; нивните податоци се наоѓуваат во мои други работи: „Скопски Дервен", Насеља и порекло становништва, књ. 34, Београд 1954, стр. 378—381, и „Слив Маркове Реке" (во припрема). Споменатите три села: Сарај, Горно и Долно Лисиче имаат вкупно 30 албански куќи. Тоа се доселеници од по Првата светска војна: во Сарај (9 к.) доселениците се од Грчец на планината Водно, а во другите села доселениците се од Косово Поле. Подалечното потекло на сите им е од Северна Албанија.

2) Поалбанчените Цигани во селата од Скопско Поле познати се под општо име *Маљоци*. Старината на ова население овде е наведена од Косово Поле, Метохија, Горна Морава и Дерница. Каде живееле пред тоа, не се знае, но изгледа дека некои нивни родови престојувале и во Северна Албанија, па од неа прејдувале на Косово Поле. Населението Маљоци има црна боја на кожата. Маљоците своите сонародници, правите Цигани, ги викаат подбивно и настојуваат меѓу нив да биде што поголема разлика: гробиштата им се посебни и одделни, меѓу нив не се склопуваат брачни врски и друго.

3) Ј. Трифуноски: Качаничка Клисура, Насеља и порекло становништва, књ. 32, Београд 1950, стр. 518, 528

4) Ј. Трифуноски: Качаничка Клисура, стр. 539.

5) Ј. Трифуноски: Моравица, филозофски факултет во Скопје, Годишен зборник, природно-математички оддел, кн. I, Скопје 1948, стр. 274.

6) А. Урошевић: Горња Морава и Изморник, Насеља и порекло становништва, књ 28, Београд 1935, стр. 185.

7) Ј. Трифуноски: Скопски Дервен, стр. 394.

8) Ширење на Албанците од планински и подгорски села во полски населби во ново време живо се врши и во други наши области, особено во Гостиварско, Тетовско, Кумановско и Овче Поле, пото во околијата на Дебар, Струга, Кичево итн.

9) Види Ј Трифуноски: Скопски Дервен, стр. 377, 383, 387.

*D-r Jov. F. Trifunoski*

# THE ALBANIAN INHABITANTS IN THE VILLAGES OF SKOPJE-LOWLANDS

*Summary*

This work deals with the origin, the construction and the migration of the Moslem Albanians within the villages of Skopje-lowlands. In these villages there is quite a number of Albanians consisting of 320 households. These Albanians originate from their ancestors who have migrated to Skopje-lowlands from northern Albania and from the following regions of Old Serbia: Kosovo Pole, Metohija, Drenica and Gornja Morava.

The earliest settlement of the Albanian inhabitants in Skopje-lowlands was at the end of the XVIIth and the beginning of the XIXth century. Then a great number of very small groups of Albanians settled in the hilly side of the northern part of Skopje-lowlands (Ridski sela), and in the high alluvial plain of Vardar (Sredorek) in the north-western part of Skopje-lowlands. But these Albanians, who had come from a far distance could not get accustomed to the new conditions. The numberless swamps and marshes in the neighbouring moist Blatia with the unhealthy air, the summer heat, malaria and distasteful drinking water, as well as the exclusive agricultural occupation slowed down the process of accomodation of these mountain people in the plain districts and under the new conditions. For that reason the first settlers began disappearing and those who survived moved from the plain villages to some nearly mountain settlements. From the Albanians who settled in Skopje lowlands about the middle of the XIXth century, there are only two clans left nowadays consisting of 38 households.

From the beginning of the XXth century and especially after the World War I and II a great movement took place. From the surrounding mountain villages the Albanian inhabitants began to settle in Skopje-lowland. The mountain districts and their villages could not provide the necessary means for living to these Albanian inhabitants who were rapidly increasing in number. For that reason a part of that over population moved down to Skopje-lowlands settling not only in the hilly side (Ridski Sela) and Sredorek as earlier, but also in the wide Blatija spreading towards south-east.

These Albanian settlers, who had to pass only a short distance, were half accomodated to that geographical region, for as we have said their ancestors as well as they have already lived in the surrounding regions, which have served them as migrating points. These regions are: the mountain ridge of Skopska Crna Gora, Kosovo Pole, Gornja Morava, the river basin of Markova Reka, Skopski Derven. These recently settled Albanians have succeeded in their struggle with the elements and the new conditions and have remained for ever in the villages of Skopje-lowlands. From the beginning of the XXth century untill the present days, i. d. for a period that covers 50 years, in the villages of Skopje-lowlands have settled about 122 Albanian families which form 281 households, or better to say — 87% of all the Albanians. Thus, in a short period of time they inhabited a great number of the plain villages.

Some villages of Skopje-lowlands i. e. Sindjelić, Idrizovo, Aračinovo, were settled by Moslems from Bosna and Hercegovina and by Torbeši from the river basin of Markova Reka and Padika. The above mentioned Yugoslav groups were of a small number and having the same religion as the Albanians they started marrying each other. In doing so they were gradually losing their nationality and thus became Albanians. The same process of albanization is happening even with some Gypsies.

The anthropo-geographical results of the Albanian migration in Skopje-lowlands are remarkable. The Albanian settlers who scattered over the greater part of the plain villages as well as over all parts of the district brought with them the Moslem religion, customs, psychical characteristics, a racial type of their own, etc. The villages in Skopje-lowlands were Christian and Yugoslav during the Turkish yoke till the beginning of the XX$^{th}$ century. But at present, i. e. after their liberation from the Turks, in some places partly and in others the greater half of the villages have become Albanian-Moslem. Evidently the number of the Albanian population in Skopje-lowlands very soon will greatly increase.

This work is a part of a well-planned, detailed research concerning the author's anthropo-geographical study on the Albanians in Macedonia.



Фот. 1. — Албанци од село Шишево.



Фот. 2. — Албанци од село Долно Нерезе.



Фот. 3. — Албанска фамилија од село Синѓелиќ.



Фот. 4. — Албанска фамилија од село Арачиново.



Фот. 5. — Поалбанчени Цигани од село Арачиново.



Фот. 6. — Муслиманска херцеговска фамилија населена во село Синѓелиќ. Ова население сега постепено се поалбанчува.



Фот. 7. — Албанско село Д. Нерезе. Го основале пред 50 години Албанци доселени од село Г. Нерезе на планината Водно.



Фот. 8. — Албанско маало во село Шишево.



Фот. 9. — Албанска џамија во село Д. Нерезе.



Фот. 10 — Џамија во село Синѓелиќ.

Д-р ЈОВ. Ф. ТРИФУНОСКИ

# ГОРЊА ПЧИЊА

## I

Због своје тешке приступачности Горња Пчиња спада у ред најмање проучаваних области наше државе. Од научних испитивача кроз поједине њене делове прошли су *Ј. Х. Васиљевић*[1]) и *Б. Ж. Милојевић*[2]). Нешто географских података о Горњој Пчињи, који нису прибрани у самој области, има и у делу *Ј. Цвијића* „Основе за географију и геологију Македоније и Старе Србије“ (књ. I, Београд 1906).

Горња Пчиња је релативно пространа планинска област; има око 495 км кв. Она лежи у изворишном делу Пчиње и око њених притока: Кођурске Реке, Трипошнице, Лесничке, Козједолске и Мале Реке[3]). Масивом Козјака и Ђерманске Планине Горња Пчиња је одвојена на југу од Жеглигова и Славишта. Планине Чупино и Доганица одвајају је на истоку од околине Криве Паланке и Босиљграда. На северу од једног дела Врањског Поморавља Горња Пчиња је одвојена масивима Кођурске Планине и Мотина. Са западне стране, на малом пространству, границу чине ниске планинске косе Црни Камен и Заједница; оне одвајају Горњу Пчињу од Бујановачког Поморавља. Тако област, са географског гледишта, чини веома јасну целину (сл. 1).

Пчиња утиче у Вардар и према томе област Горње Пчиње би требала Пчињином долином да се спаја са Жеглиговом и Вардаревом удолином на југозападу и југу. Али долина Пчиње на знатној дужини, од села Барбаца до села Пелинца, има облик тешко проходне клисуре, усечене у чврстим стенама. Због тога је веза Горње Пчиње на тој страни најслабија. Истакнуто је да је изворишни део Пчиње одвојен планинским гребенима и од других суседних области. Једина повољнија привредно-саобраћајна веза Горње Пчиње налази се на њеној северо-западној ивици. Ту постоји ниже земљиште преко кога се област везује за Врањско-бујановачку котлину и са долином Јужне Мораве, важном саобраћајном артеријом Балканског Полуострва. Због тога је највећи део становништва Горње Пчиње увек у историји био упућен на Врање и његову околину где су сконцентрисани главни интереси Пчињана[3a]).

II

Област Горње Пчиње је разуђена уским долинама између којих су косе и гребени, а опкољена је планинама. Стога у њеном биљном покривачу више учествују природне биљке него културне. Идући из најнижих делова области према планинским врховима вегетација је распоређена по висинским регионима. Регион листопадне вегетације заузима највеће про-




Сл. 1. — Географски положај Горње Пчиње (површина обележена цртицама) у односу према суседним областима.

странство. На свима долинским и планинским падинама најпре је храстова, а затим букова шума. Под шумом су и отсеци тераса. Храстова и букова гора међу собом немају оштрих граница нити се њихове границе држе истих висина. На ко-

сама буква силази дубље у зону храста, а у долинама храст се шири у зони букве. Инверзије у распореду храста и букве су само местимичне.

Храст, а добрим делом и буква, били су дуго изложени утицајима човека. Зато у домашају насеља, а нарочито на теменима тераса, на површима и на блажијим падинама, све до горње шумске границе, храст и буква су искрчени и ти су простори данас под њивама са културама планинских жита, кромпиром и под ливадама. Вегетација се доста мења и према томе на којој страни леже поједина земљишта. Тако присојне падине имају више њива, а мање шума, док се на осојним падинама истих долина види више шуме и паша. На пример, у долини Пчиње на осојној страни окренутој северу, одржала се углавном шума, док је на присојној окренутој југу, шума искрчена. Човек је најјаче уништио шуму у нижем југозападном делу Горње Пчиње.

Изнад шумског региона, због нижих температура и хладнијих ветрова, Горња Пчиња обилује и планинским травним просторима. Тако на планинама које леже на југу и то Козјаку и Ђерманској Планини гребени високи 1100 и 1200 м обрасли су травом. На истоку гребен планине Чупина од око 1500 м и гребен Доганице од око 1400 м такође су под травом. Сличне вегетационе појаве су још на планинама Коћури и Мотину на северу, даље, на Широкој Планини, Модрој Глави, Рогову у унутрашњости области. На осојним странама травни регион настаје нешто ниже него на присојним.

Раније између поменутог нижег листопадног и вишег травног региона постојао је трећи, ужи, четинарски регион. Али је тај регион сечом од стране сточара потпуно уништен. Успомене на четинарску гору сада су очуване у традицији, неким топографским називима (Боровац и Боровчићи на атару села Црвеног Града, Боровац на атару села Коћуре, Боровинке на атару села Доњег Козјег Дола итд), затим постоје четинарска стабла затрпана потоцима, па их сада вода местимично откопава (код Трговишта и на другим местима). Четинари у Горњој Пчињи простирали су се углавном у зони високој преко 1500 м. После уништавања четинара око средине 19 века на њиховом простору раширила се трава.

III

Села у Горњој Пчињи (укупно 53) налазе се у свима деловима области. По положају могу се издвојити три групе села: једну групу чине села која леже у долинама (сл. 2), другу групу чине села на високој пчињској површи, трећу групу чине села у извориштим челенкама.

У положају села Горње Пчиње, поред морфолошких услова, у извесној мери виде се и општи утицаји неповољне

историске прошлости. За време Турака наш народ, услед несигурности, био је принуђен да се склања у шуме и планине, тј. на места која су увучена, сакривена и тешко приступачна. Села Горње Пчиње скоро су сва таква. Како се прича код становништва, Турци су избегавали да улазе у ова збеговска села или су у њих улазили ретко и опрезно. Особито тешко приступачан положај имају Сурлица, Нерав, Длабочица, Широка Планина, Шумата Трница, Црвени Град, Црна Река и друга.



Сл. 2. — Долина Пчиње око села Барбаца.

Пчињска села захватају зону која је висока од 470 до 1400 м. Највећи број села лежи на висини од 800 до 1200 м. Једно исто село заузима регион у висини широк по 200, 500 и више метара. Тако село Радовница лежи у региону који се пружа од 925 до 1350 м, село Трговиште лежи у региону који се пружа од 600 до 1300 м[4]), село Калово лежи у региону који се пружа од 850 до 1300 м итд.

Док су села у Горњој Пчињи разноврсна по положају дотле су она једнолика по типу. Пчињска села су разбијеног типа. Састоје се од група кућа, које се зову махале. Удаљеност између махала није велика у правој линији, али због долова и неравног терена треба прилично времена ($^1/_4$ до $^3/_4$ сата) да се пређе из једног краја у други. У махалама су опет куће раздељене омањим групицама. Осим тога између махала има кашто и уметнутих појединачних кућа, које се не могу јасно прибројати ни једној суседној махали. Говорећи о типу села у Горњој Пчињи и у суседним областима *Ј. Цвијић* је с разлогом навео да „ако се не питају мештани не може се знати где једно село престаје, а друго почиње“[5]). Иначе ивичне куће у два села често су ближа међусобом, него куће истог села. Услед тако великог пространства, да се обиђе једно село потребан је готово цео дан.

Нису изразито разбијеног типа само три најмања и још неразвијена пчињска села. То су: Ваганце, Дукат и Иванковце.

Што су села разбијеног типа томе има неколико географских узрока. На првом месту велики значај имале су мор-

фолошке прилике. Земљиште је у области разривено честим и дубоким долинама, а између њих су уске косе, неке са доста стрмим падинама. На таквом земљишту све сеоске куће не би могле нипошто бити на окупу. Колико утиче рељеф на тип села види се и из тога, што се најразбијенија села јављају у оним деловима Горње Пчиње где има највише долова и коса[6]).



Сл. 3. — Тип куће у селу Думбији.

Али Горња Пчиња у другој половини 18 и у првој половини 19 века, зато што је претстављала слабо насељену област (крајем 17 и почетком 18 века њено старије српско становништво углавном је исељено), добила је на један мах велики број досељеног становништва. Многи досељеници у пчињским селима заузимали су слободну земљу колико су хтели. У средини те захваћене површине подизали су куће и крчили су шуме за њиве и ливаде. Поменути начин досељавања и заузимања земљишта био је такође важан узрок што је разбијеност у типу насеља још јаче истакнута. Тако су многа пчињска села била разбијена још од свога оснивања.

## IV

Куће у целој области углавном су једнога типа. Граде се од кристаластих шкриљаца, дрвета и покривају високим сламним кровом (сл. 3), ретко и плочама. Али, докле кућа грађом зависи од састава земљишта и вегетације, дотле она својим обликом јако зависи од рељефа. Села већином леже на земљишту које није равно. Зато куће на већем нагибу искоришћују темељни део зграде као подрум. Таква кућа гледана с нижег положаја изгледа као да је грађена на спрат. Приземље налази се под половином куће и њега обично чини један простор, који се зове „изба" (негде се чује и „подрум"). Ту су бурад са ракијом, каце у којима се после бербе мећу шљиве, бачве са купусом, затим земљораднички алат и друге ствари потребне за сваки дан. Изнад избе су делови за становање и то углавном: „кућа" и соба („собичка"). „Кућа"

је у горњем крају, а соба је на доњем, односно над избом. Куће су грађене тако да су улазна врата по средини и са две стране. Најпре се улази у „кућу", а одатле у собу. У „кући" се налази огњиште, где гори ватра. Она служи за домаћи рад, на пример, за мешење хлеба, готовљење јела, а у њој лети спавају и укућани.

Горња Пчиња у новије време важила је као област у којој су избијали народни устанци и то у три маха: 1878, 1912—1918 и 1941—1944 године. Тада је она много страдала од непријатеља (Турака и Бугара). Велика страдања Горња Пчиња нарочито је претрпела у Другом светском рату када су бугарске окупационе трупе спалиле читава села са кућама и споредним зградама. Многе старе и типичне куће у области биле су тада ватром уништене.

V

У Горњој Пчињи главни етнички претставници су Срби. Иза њих, по броју на доста удаљенијем месту, долазе Македонци. Цигани су заступљени сасвим незнатно, тако да се могу скоро потпуно занемарити. Срби имају 463 рода са 2.449 домова (сл. 4); Македонци имају 89 родова са 497 домова; а Цигани имају 3 рода са 10 домова[7]) Према томе Горња Пчиња спада у ред етнички најчистијих и најхомогенијих југословенских области.

Међу становницима Горње Пчиње постоји само неколико родова, који себе сматрају „старовремцима" и веле да су „од век" живели у овој области. Таквих родова има 43 са 181 домом. Ипак поменути незнатан број старинаца не треба сматрати као потпуно тачан, јер сам приликом испитивања порекла становништва приметио да се у неким селима зову старинцима и најстарији досељеници (у селима Думбији, Огуту итд).



Сл. 4. — Српска народна ношња у Горњој Пчињи (становници из Мале Реке и Новог Села).

Остало становништво Горње Пчиње води порекло од досељеника. Досељеници броје 512 родова са 2.775 домова. Од њих 252 рода са 1.616

домова знају из којих су се области и места досељавали, док је код осталих сећање на старину сада заборављено.

Највећи број досељеника у Горњу Пчињу дошао је из осам околних области: околина Куманова на југозападу; Прешевска Црна Гора и Горња Морава на западу; околина Кратова, Криве Паланке и Кочана на југоистоку; околина Врања на северозападу; и околина Босиљграда на североистоку. Поменуте области укупно су дале око три четвртине од досељених родова. Према томе у композицији становништва Горње Пчиње учествују досељеници из области у нашој држави. Број досељеника из осталих земаља (Бугарске и других) је незнатан.



Сл. 5. — Улица у Трговишту, главном насељу Горње Пчиње.

Изложени преглед, утврђен испитивањем у Горњој Пчињи потврђује познату појаву померања нашег становништва, коју је уочио још *J. Цвијић,* са југа према северу и са запада према истоку. Први правац померања је углавном у вези са продирањем Турака у Македонију, а други правац померања је у вези са продирањем Арбанаса у области Старе Србије.

Због свог планинског карактера Горња Пчиња је условила да је слободан живот постао важна одлика њених становника. Зато су Пчињани уживали релативно знатне слободе још за време Турака када им је природа краја давала најбољу одбрану. Тада је област имала многе људе који су радили на ослобођењу и стварању народне државе. Становници су слободу бранили и касније када су два пута били окупирани од Бугара.

За Пчињане се, даље, може рећи да су доста вредни. Када су мушкарци на радовима изван села, онда жене обављају без мало све тешке послове. Становници раде до дубоке старости.

Гостопримство се одржало у знатној мери. С гостом разговарају и седају за сто домаћин, одрасли мушки чланови и старије жене, док млађе женскиње служи. Ретко сам наи-

лазио на куће које имају засебну гостинску собу (села Шаинце, Радовница).

VI

Земљорадња и сточарство основи су привредног живота у Горњој Пчињи. Земљиште је такве природе да на њему не би била могућна земљорадња без сточарства. Најпре је сточарство преовлађивало над земљорадњом, а касније земљорадња над сточарством[8]). Али земљорадња и сточарство нису могли да задовоље све потребе Пчињана. Зато се становници баве и другим занимањима: занатством, шумарством, пчеларством, ловом итд. Једно од таквих занимања је и одлазак на сезонске радове у друге крајеве.

Рударство није постало никаква привредна грана.

Горња Пчиња данас спада у најбеспутније крајеве наше државе. Али у прошлости није било тако: у доба караванског саобраћаја у њој су се користила два важна пута. Један је спајао долину Јужне Мораве на западу са долином Струме на истоку. Други пут спајао је Крајиште на северу са околином Криве Паланке и Жеглиговом на југу. Колики је био значај поменутих путева најбоље се види из низа старих тврђава дуж Пчиње, Трипошнице, Козједолске Реке, и по остацима од ханова.

Сада, када се поклања пажња сваком крају у нашој држави, почиње ново доба и у развитку саобраћаја Горње Пчиње. У грађењу је аутомобилски пут Врање—Трговиште и Бујановац—Трговиште. Тако ће Трговиште, веће насеље у овој области, постепено постати привредно-културно средиште не само локалног него и ширег значаја (сл. 5).

Ма како да су предња излагања кратка, ипак она показују: да Горња Пчиња, област у сливу Вардара, привредно-саобраћајно и историски увек је била упућена на околину Врања у долини Јужне Мораве; да су села у области разноврсног положаја, једнолика по типу и релативно млада по постанку; даље, Горња Пчиња спада у ред етнички најчистијих и најхомогенијих југословенских области (Срби чине 84%, Македонци 16%); на крају овај преглед указује и то, да становници Горње Пчиње највећим делом воде порекло од предака досељених из околних области које леже на југозападу, западу, југоистоку, северозападу и североистоку.

ЛИТЕРАТУРА И НАПОМЕНЕ:

1) Јужна Стара Србија, књ. II, Београд 1913. — У овом делу Ј. Х. Васиљевић износи цењене податке о појединим насељима и становништву Горње Пчиње, који ће остати као извор за познавање антропогеографских прилика области из времена пред крај турске владавине.

2) Долина Пчиње, Сборникъ въ честъ на Проф. Д-ръ Стефанъ Бончевъ, София 1940; Привредно-географска и антропогеографска проматрања о долинама Брегалнице и Пчиње, Гласник Српског географског

друштва, св. XXX, Београд 1950. — 1949 године у Горњој Пчињи вршили су заједничка етнолошка проучавања М. С. Филиповић и П. Томић. Њихови резултати још нису објављени.

[3]) Област Горња Пчиња претстављена је на секцији „Кратово", раз. 1:100.000.

[3a]) „Како су везе Горње Пчиње са Врањем многостране, најбоље показује чињеница да Пчињани, кад су где далеко од свог краја и где се не зна за Пчињу, сами себе зову Врањанцима (М. Филиповић и П. Томић: Горња Пчиња, приказ у гласнику Српске академије наука, књ. V, св. 2, пр. 358).

[4]) Видети Ј. Трифуноски: Трговиште, главно насеље у Горњој Пчињи, Гласник Српског географског друштва, св. XXXIII, Број 2, Београд 1953.

[5]) Основе . . ., књ. I, стр. 184.

[6]) Упоредити Ј. Цвијић: пом, рад, стр. 187.

[7]) Проматрања у Горњој Пчињи вршио сам за време школског одмора у лето 1949 и 1950 године.

[8]) Видети Ј. Трифуноски: О сточарству у Горњој Пчињи, Stočarstvo, год. V, Број 7—8, Загреб 1951.

---

*D-r Jov. F. Trifunoski*

## GORNJA PČINJA

### *Summary*

Due to its uneasy accessibility Gornja Pčinja lists in the number of the least investigated regions in Yugoslavia. Trying to make it better known the authour had made two excursions to Gornja Pčinja during the summer of 1949 and 1950. In this work are reported some of the earlier anthropo-geographical researches.

Gornja Pčinja is a mountainous region round the springs of river Pčinja, the left affluent of Vardar. In the south the mountains Kozjak and German separate the region from Žegligovo and Slavišta. The mountains Čupino and Doganica spread eastward from the regions of Kriva Palanka and Bosiljgrad. North of a part of the Morava-basin round Vranje Gornja Pčinja is separated by the mountains Koćura and Motina. In the west the low mountain range of Crni Kamen and Zaednica form the edge of that side; they separate Gornja Pčinja from the Morava-basin round Vranje—Bujanovac.

As river Pčinja flows into Vardar its region would have united with the regions of Žegligovo and Vardar in south and southwest. But the valley of Pčinja for quite a distance has the form of a very unaccesible canyon, cut into the massive rocks. For that reason the connection to Gornja Pčinja is almost impossible from that side. We already mentioned that the region round the springs of Pčinja is also separated with a mountain ridge from the surrounding regions. The only suitable communication to Gornja Pčinja is with the Morava-basin round Vranje—Bujanovac. It lies in its western edge. Due to that geographical position the greater part of Gornja Pčinja in the past has always been turned toward Vranje and its district where the main interests of the inhabitants were concentrated.

The villages of Gornja Pčinja are of scattered type. They consist of groups of houses, called „maali". The distance between them is not very

long in a straight line; but because of the deep glens and uneven ground one needs a lot of time in order to pass from one place to another. „If you do not ask the natives, you will not be able to recognize where one village ends and where another begins“. In order to go round a village one needs almost a whole day. For the scattered type of the villages there are several geographical reasons. First of all the morphological conditions are of great importance. The ground is cut by numerous deep glens, forming sharp ridges between themselves, some of which are with very steep slopes.

In Gornja Pčinja the chief ethnic element are the Serbs. There are only several clans, who consider themselves aborigines. The rest of the inhabitants (over 90%) take their origin from the settlers, who have come chiefly from the eight surrounding regions. These regions are: in s.—w. the region of Kumanovo; in w. Preševska Crna Gora and Gornja Morava; in s.—e. the regions of Kratovo, Kriva Palanka and Kočani; in n.—w. the region of Vranje; in n.—e. the region of Bosiljgrad.

The upper survey stresses the aknowledged movement of our population from south to north and from west to east, which J. Cvijić has first pointed out. The first direction of this movement is connected with the coming of the Turks in Macednia, and the second one is in connection with the raids of the Albanians in Old Serbia.

The agriculture and cattle-breeding are the chief elements for the economical life in Gornja Pčinja. Owing to the character of the ground the agriculture is impossible without the cattle-breeding. At first the cattle-breeding has been stronger than the agriculture, but later the agriculture has prevailed. But neither of them has been sufficient for the needs of the inhabitants. For that reason they have other occupations as well: crafts, bee-keeping, hunting, etc. One of their occupations is also the practice of working seasonably in some other places.

Gornja Pčinja lists among these parts of our country which have the least communications. But in the past it has not been so. In the time of the caravans two important roads passed through it. One was connecting the valley of Južna Morava in the west with the valley of Struma in the east. The other was connecting Krajište in the north with the environs of Kriva Palanka in the south. The great importance of these two roads may be bestly seen from the numerous old fortresses and the remains of inns.

Д-р ЈОВ. Ф. ТРИФУНОСКИ

# СРЕДЊЕВЕКОВНА ЖУПА ИНОГОШТА

(Са 3 слике у тексту)

Из историских извора познато је да је између 1402 и 1423 године српски *ћесар Угљеша,* син севастрократа Влатка, по очинском наслеђу био феудални господар трију жупа — *Врање, Иногоштā и Прешева* („Враню, Иногоштоу и Прѣшево"). Поменута Угљешина област налазила се између српске деспотовине с једне, и области кнежева, који беху непосредно потчињени султану, с друге стране. Тачније она је лежала, како истиче *К. Јиричек,* у прелазном крају из Јужне Мораве у област Вардара[1]).

Данас постоје у сливу Јужне Мораве јужно од Грделичке Клисуре два суседна градска и стара насеља — Врање и Прешево. Око њих леже истоимене котлине, које претстављају две наше напред поменуте српске средњевековне жупе. Настаје питање где се тачно налазила трећа српска жупа, раније звана Иногошта.

## Досадашња мишљења о положају жупе

Питање положаја средњевековне жупе Иногошта почело је привлачити пажњу наших научних радника од друге половине прошлог века.

Први је *Ст. Новаковић* у свом раду „Ново Брдо и Врањско Поморавље у историји српској XIV и XV века" 1879 године о положају жупе Иногошта објавио следеће: „О простору Виногоште (стара Иногошта) сазнао сам, све добротом г. ђен. К. С. Протића". По извештају поменутог генерала „Виногошта је предео од Владичина Хана па до Облака и све док не почне Пољаница . . . У Виногошту су: Лепеница (река), Кукавица, Плачевица (Пљачкавица) — планине. — Од села у Виногошту иду: Класинце, Бојин дел, Сена (Обличка Сена) горња и доња, Гумериште, Островица, Тесовиште, Јаовац, Стубал, Прибој, Мештаница, Бизвиште, Лепеница, Мазараћ, Дреново, Кацапун, Куново, Калиманце, Билановце, Сува Морава, Гор. и Д. Јабуково, Рдово, Брестово и Костомлатица"[2]). Сличну потврду о положају жупе Иногошта Ст. Новаковић је добио и од А. С. Јовановића,

тадашњег судије крушевачког. По Јовановићу „Виногошта почиње северно од Врања, па се спушта код Владичиног Хана у Мораву; у њу спадају тридесет села, како што су: Рашка, Балиновце, Моштаница, Мечковац, Мазарађ, Стубаљ, Јовац, Бегановац, Белишево итд“[3]). Ст. Новаковић наведени положај Иногошта, одређен у извештајима ђенерала Протића и судије Јовановића, сматра поузданим[4]).

*Ј. Х. Васиљевић* 1896 године, не наводећи никаквих чињеница, истиче као и Ст. Новаковић, да је Иногоште — „што се данас зове Виногош“ — предео који лежи у Врањској котлини између Грделичке Клисуре (или Дервенске Клисуре) на северу до врањских села Прибоја и Мазарађа на југу. Поменути предео, даље наводи Хаџи Васиљевић, пружа се од Јужне Мораве на истоку до области Пољанице на западу[5]).

*Р. Николић* у свом раду „Пољаница и Клисура“, објављеном 1905 године, наводи да граница Пољанице према југу и истоку иде развођем Јужне Мораве и Ветернице. Поменуто развође одваја Пољаницу од области Виногошта или Иногошта и околине Врања[6]). Одређивање положаја Иногошта код Р. Николића је такође без чињеница и углавном исто и код ранијих писаца.

После горњих расправа објавио је и *Ф. Каниц* у свом делу „Serbien . . .“ 1909 године неколико реди, који се тичу положаја жупе Иногошта. Он наводи да од ушћа Лепенице у Ј. Мораву води „ein fahrbarer Hochweg durch den altserbischen Gau Inogošta über die 840 m ansteigende Trpezica in die westliche bergige Poljanica“[6a]). Као што се види и његово одређивање положаја Иногошта углавном је исто као и код предходних писаца.

Поменути Р. Николић изнето мишљење о положају Иногошта поново потврђује и 1912 године. Тада је он уз своју студију „Крајиште и Власина“ приложио карту испитане области и суседних крајева на којој је записао предеоно име Виногоште. Ово име је употребио за северозападни део Врањске котлине између Врања и Владичиног Хана лево од Јужне Мораве[7]).

*Ј. Цвијић* 1922 године уз свој рад „Метанастазичка кретања, њихови узроци и последице“ додао је карту о пореклу становништва. На поменутој карти предеоно име Иногоште стављено је за исти северозападни део Врањске котлине[8]) као што је случај и код његовог ученика Р. Николића.

На специјалној карти Југославије, лист „Врање“ у размери 1:100.000 (репродукована 1925 године), записано је предеоно име Иногоште. Оно се протеже између врањског села Моштанице на југу и села Суве Мораве на северу. Поменута ознака на специјалној карти слична је као и на наведеним картама Р. Николића и Ј. Цвијића.

uvjet narodnog blagostanja i ne štedeći ništa, pomagala je svakoga i svagdje obilno, da se izdavaju korisne školske i druge knjige. I u toj plemenitoj težnji blagoizvolila je Preuz. Vaša svratiti pozornost i na najjužnije Slovjene Bugare i pokazala se velikodušnim dijelnikom u izdavanju tog opće korisnog narodnog blaga. I na koncu Vaša Preuzv. puna dobrih želja za narod te odu-

че народно-то образованіе ѥ най-голѣмо-то рѫчателство за благоденствіе-то одъ народ-отъ; и нищо предъ него не щадеещемъ, щедро 'секога и 'секаде помогна въ полезни издаваня и училишни потребности. При 'си-те тіе благородни стремленія Ваша Превозвишеность благоизволи да обѫрни вниманіе и на найюжни-те Славяни Бѫлгари и да покажитъ велико-


Vaša Preuzvišenosti i [illegible]!
Prije nekoliko godina sabrane
bugarske narodne pjesme još bi
dugo vremena stajale u neizvjes-
nosti, da nije bilo Vašeg visokog
nadjelovanja. Vaša Preuzvišenost
dokazala je, da je narodna obra-
zovanost najveći uvjet narodnog
blagostanja i ne štedeći ništa,
pomagala je svakoga i svagdje
obilno, da se izdavaju korisne
školske i druge knjige. I u toj
plemenitoj težnji blagoizvolila je
Preuz. Vaša svratiti pozornost
i na najjužnije Slovjene Bugare
i pokazala se velikodušnim
dijelnikom u izdavanju tog

II факсимил од ракописната посвета на Ј. Ј. Штросмајер.

ševljena za narodnu dobrobit, oživotvori najkorisniju ideju te osnova jugoslovjensku akademiju taj dragocjeni vijenac Vaših golemih narodnih dobročinstva.

Kod tako sjajnih zasluga Vaših za književnost, usmjelih se posvetiti Vašoj Presvjetlosti ovu zbirku narodnih pjesama, za koju molim, da je Preuzv. Vaša blagonaklono pri-

душно-то ѣ участіе въ издаванѥ-то на това общеполезно сокровище; и на конецъ, окрилатена одъ народно-то доброжелателство, захвати найплодородна-та идеа, и основа Югославянска-та Академія, той драгоцененъ венецъ на толку големи Ваши благодеянія.

При такви сіяйни Ваши услуги на книжнина-та сѣ осмелихъ да

opće korisnog narodnog blaga.
I na koncu Vaša Preuzv. puna
dobrih želja za narod te odu-
ševljena za narodnu dobrobit,
oživotvori najkorisniju ideju te
osnova jugoslovjensku akademiju taj
dragocjeni vijenac Vaših golemih
narodnih dobročinstva.
Kod tako sjajnih zasluga Vaših
za književnost, usmjelih se posve-
titi Vašoj Presvjetlosti ovu zbirku
narodnih pjesama, za koju molim,
da ju Preuzv. Vaša blagonaklono
primi, zajedno sa izrazom mog
dubokog naklona, s kojim se častim
biti Vaše Preuzvišenosti i
Presvjetlosti najpokorniji
sluga:
K. Miladinov.

III Факсимил од ракописната посвета на Ј. Ј. Штросмајер.

mi, zajedno sa izrazom mog dubokog naklona, s kojim se častim ostati

Vaše Preuzvišenosti i Presvjetlosti najpokorniji sluga

*K. Miladinov.*

посвѣтамъ на име-то одъ Ваша Пресвѣтлость това собраніе одъ народни-те пѣсни, кое, молямъ, благосклоно да пріимитъ заедно со глобока-та ми признателностъ, со коя имамъ честь да останамъ

На Ваша Превозвишеность и Пресвѣтлость

Найпокорни слуга

*К. Миладиновъ.*

Како дошло до тоа да имаме запазено и хрватски текст од Константиновите посвети? И дали се печатените посвети составени од Константина или се само превод од хрватскиот текст? Од анализата на ракописот од овие две хрватски посвети и анализата на некој сигурен Константинов автограф (да речеме автографот на стихотворбата „Т'га за југ"; случајот што за анализа земаме еден автограф напишан со кирилица и на македонски јазик не ја менува крајната слика на анализата), лесно може да се забележи дека станува збор за два сосема различити ракописа, за две личности што ги пишувале односните работи: една што ја напишала ракописната варијанта од посветите, и друга — Константин, — што ја напишал песната „Т'га за југ". Значи дека текстот од овие посвети, што го имаме сочувано во Штросмајеровата заоставштина, не е напишан со раката на нашиот поет. Дали е тој текст воопшто и составен од Константина? Не знам дали многу ќе згрешам ако речам оти не сум многу сигурен во тоа дека автор на посветите е Костантин Миладинов. Разликите што постојат меѓу печатените и од Константина потпишаните посвети и оние што сега ги објавувам, доста ни зборуваат за тоа дека основниот, првиот текст на посветите треба да го бараме во оној текст што сега го имаме запазено во Штросмајеровата заоставштина. Посветите што се објавени во Зборникот, ми се чини, дека се превод од хрватскиот текст на посветите. Инаку, познато е дека, по правило, при преведењето, било да се дава буквален или слободен превод, се гледа во преводот, што е можно најповеќе, да не се додава нешто што го нема во оригиналот; меѓутоа чест е случајот при преведењето понешто да се испушта од оригиналниот текст. Во конкретниот случај ракописниот текст на посветите е, во некои детали, поопширен од Константиновиот, што ни дава известно право да можеме да претпоставиме дека е Константин автор на преводот од посветите, а вистинскиот автор, по сѐ би можел да биде некој човек од канцеларијата на бискупот Штросмајер или, да одиме уште еден чекор понапред, текстот од посветите да го сметаме како еден вид клишејска посвета, којшто би можел, според потребите, во детали да се менува.

Еден од таквите детали што би можел да е важен за посветите од Зборникот на Миладиновци е тој што е даден во почетокот на вториот дел од посветата, каде што се зборува за судбината на песните собрани од Миладиновци.

Друг еден детал што е важен во поглед одредувањето времето кога е напишана посветата на Штросмајер, е податокот што зборува за помошта што ја дал Штросмајер за основањето на Југославенската академија на науките во Загреб. Дискутирајќи со своите блиски пријатели за потребата да се основа една научна установа, една академија, околу која би биле групирани работите на просветното, книжевното и научното издигање на хрватскиот народ и на останатите Јужни Словени, Штросмајер пристапи кон реализирањето на оваа идеја во часот кога му упати писмо на хрватскиот бан Јосип Шокчевиќ (инаку човек кој штотуку беше поставен за бан на Хрватска, најповеќе благодарејќи на препораката од Штросмајера до надлежното место), на 10. XII. 1860 година, во коешто ја изнесе потребата од основање една научна академија, и кога кон писмото го приложи својот голем дар, материјалната основа на академијата, 50.000 форинти. Од овој факт можеме да го узнаеме доста приближно времето кога е напишана, или преведена, посветата на Штросмајер од Зборникот на Миладиновци. Тоа можело да биде најрано веднаш по 10. XII. 1860 година, кога веста за дарот на Штросмајер била објавена и во печатот, а најдоцна во јуни 1861 година, пред излегувањето Зборникот од печат. Мене ми се чини дека и посветата морала да се предаде во печат заедно со останатиот ракопис (макар што посветата и предговорот се дадени на одделен табак, во кој предговорот е пагиниран со римски броеви). А тоа било некаде кон средината на јануари 1861 година, при сè што самото печатење започна доста подоцна, како што е утврдено во моите Три прилога . . .[7]).

Ракописниот текст од посветите на Штросмајер ни зборува за тоа дека Константин, најверојатно, не е автор на посветите; тие истовремено ни го претставуваат првиот превод од хрватски на македонски јазик и ни го прикажуваат Константина како преведувач на истите.

---

[7]) Х. Поленаковиќ, Три прилога за запознавањето на браќа Миладиновци, Скопје, 1953, Годишен зборник на Филозофскиот факултет на Универзитетот во Скопје, Историско-филолошки оддел, кн. VI-5, стр. 89—91.

*H. Polenaković*

## SUR LA DEDICACE A. J. J. STROSSMAYER DANS LE RECUEIL DE CHANTS POPULAIRES DES FRERES MILADINOVTZI

*(Résumé)*

C'est un fait connu que dans le Recueil de chants populaires des frères Miladinovtzi, sur la page qui suit le frontispice, on trouve imprimée une dédicace (en deux parties) consacréè à Strossmayer. Elle a été signée par Constantin Miladinov en tant qu'éditeur du Recueil.

Les raisons qui ont porté C. Miladinov à dédier le Recueil à Strossmayer — les mérites de celui-ci comme mécène en genéral et plus particulièrement l'intérêt qu'il avait montré pour la publication du Recueil — sont exposées dans la deuxième partie de la dédicace.

La dédicace, on le sait, est imprimée en macédonien avec des caractères cyrilliques.

L'auteur de cette contribution fait savoir qu'il a trouvé la dédicace en question écrite en serbo-croate avec des caractères latins, parmi les matériaux de Strossmayer, gardés dans les archives de l'Académie yougoslave à Zagreb. L'analyse de cette dédicace montre qu'elle est un peu plus longue que cette qui est imprimée dans le Recueil; que l'écriture dont elle est faite ne correspond pas à celles des autres manuscrits de C. Miladinov.

A la fin, l'auteur de cet article suppose que le texte de la dédicace imprimée dans le Recueil de Miladinovtzi n'est qu'une traduction libre du manuscrit conservé dans l'héritage de Strossmayer et que ce manuscrit est fait dans les bureaux de Strossmayer.

Х. ПОЛЕНАКОВИЌ

# БИОГРАФСКИ ПРИЛОГ ЗА ЗАПОЗНАВАЊЕТО НА ЏИНОТ

## *— ЕДНО АВТОБИОГРАФСКО ПИСМО НА ЏИНОТ ОД 1856 ГОД. —*

Во печатените работи на Јордан Хаџи Константинов — Џинот (во дописките, драмските обиди, стихотворбите, — објавени во Цариградски вестник) се среќаваат низа интересантни податоци за неговиот живот и неговата работа. Особено многу такви податоци наоѓаме во неколку негови писма, што ги упатувал до разни луѓе, на своја иницијатива, или по нечие барање, а со желба да се добијат податоци за познатиот учител и борец, за да можело да се преземат некакви мерки во негова (на Џинот) полза.

Познато е едно вакво, автобиографско писмо, што го напишал Џинот за време на прогонството во Гјузел-Хисар на 12.IV.1863 година. Ова писмо го објави Д. Мишев: Едно писмо отъ прочутия даскалъ Джинотъ до Н. П. Тъпчилещовъ[1]). За писмото Мишев можеше да рече дека тоа претставуа „скелетъ на автобиография", додавајќи дека во овој „скелет" недостигаат дати, осветлувања на фактите и приказ на лицата што се спомнуваат во писмото. Последново се обиде да го стори Мишев со своите коментари кон писмото.

За разлика од ова писмо, коешто е пишувано во една особено тешка ситуација, па секако заради тоа и има еден телеграфски стил, останатите две автобиографски писма на Џинот — за коишто се знаеше понешто досега, главно, од некои извадоци од истите, што сум ги употребил во неколку свои студии за Џинот, — пишувани се со една живост, динамичност и драматичност, што е својствена за речиси сите работи на Џинот.

Најстарото автобиографско писмо на Џинот — за коешто јас знам дека постои — е она писмо, што Џинот го напишал на 9.II(?)1856 година во Скопје и го упатил во Белград до Ѓорѓе К. Поповиќ. Една одломка од ова писмо бев објавил неодамна во својата расправа: Против кој вла-

[1]) Писмото е објавено во списанието: Минало, Българо-Македонско научно списание Година I, книга 2, страна 187—202, София 1909.

дика е уперена песната на Андреја Петкович „Глас от далека земља?[2]) Ова писмо го публикува Климе Џамбазов: Борбата на Цинот за скопското народно училиште (1848—1857),[3]) заборавајќи да спомене дека за ова писмо веќе беше известена нашата наука. Писмото не е во целост објавено ни од Џамбазов, а со оглед на тоа дека и објавениот прв дел од писмото е даден многу некритично, неупотребливо за науката, истото во целост, го публикувам заедно со останатите материјали од Цинот најдени во архивата на некогашното Друштво српске словесности, со коешто Цинот прилично долго време одржувал жива врска. Овие материјали ги публикувам во изданието на Филозофскиот факултет во Скопје, во едицијата „Материјали", книга 2.

Набргу по испраќањето на автобиографското писмо од 9.II(?)1856 г., на 23 април истата 1856 година, пак од Скопје, Цинот испраќа едно ново писмо до Белград. Во него, природно, ќе повтори некои податоци од претходното писмо, но ќе даде и иниза нови, многу интересантни. Ова писмо сум го користел досега повеќе пати, во разни свои расправи, објавувајќи повеќе одломки од него. Прв пат го употребив ова писмо во расправата: Изворот на Таблица перваја од Јордан Хаџи Константинов-Цинот[4]), објавувајќи ги оние партии од писмото, во коишто станува збор за прогонувањата на коишто бил изложен Цинот од велешките владици. Подоцна во критиката: За библиотеката на Цинот[5]) исто така дадов една одломка од ова писмо во којашто се говори за судбината на библиотеката од Цинот. На крајот, и во расправата спомната во забелешката број 2, го употребив ова писмо, давајќи една одломка во врска со прогонувањата на коишто бил изложен Цинот од страна на велешкиот владика Авксентија.

Во продолжение го објавувам писмото во целост, без било какви измени. Писмото е пишувано на танка, сина хартија, со мастило, како што е случај со речиси сите писма што ги упатувал Цинот до Друштвото српске словесности (односно Читалиштето белградско). Во забелешките кон писмото ги давам најнужните објаснувања за истото; на

[2]) Годишен зборник на Филозофскиот факултет на Универзитетот во Скопје, Историско-филолошки оддел книга VI—3, стр. 83—84.

[3]) Просветно дело, списание по педагошки прашања, бр. 9—10, Скопје, стр. 568—590, особено страна 570—73 на стр. 570—571 даден е факсимил од писмото.

[4]) Проф. Х. Поленаковиќ: Неколку книжевно-историски прилога, Нов ден, IV, 1948, бр. 6, стр. 47—5'; препечатено во книгата: Страници од македонската книжевност, Скопје, 1952, стр. 130—142; особ но стр. 50, 53 односно 133, 136.

[5]) Годишен зборник на Филозофскиот факултет на Универзитетот во Скопје, Историско-филолошки оддел, книга IV-6, стр. 5.

крајот го давам, во факсимил, вториот дел од писмото, важен заради потписот, во којшто покрај познатото презиме на нашиот преродбеник: Константинов се јавува и надимката: Ч(инов) и презимето: Трајков, што инаку доста ретко се појавува во досега познатите потписи на Цинот.

Молимъ Брате Јордане[6])
Да ми кажешъ до денеска како ти е помино?

Почитаемый Господине! До денеска добро поминахъ, и добро живеяхъ, и не ме е сретнала никаква скудность и сиромащія, а отъ денеска тамо Богъ всемилостивъ како ке заповѣди.

Ето има 15 годины[7] како ме гонатъ владыцы и богати гражданы, и тако ако бы го гонилъ некой діаволо, истый діаволъ бы умрелъ ако е безплотенъ.

Можешъ да ми речешъ: лошъ си, за това те гонатъ. Но несамъ лошъ, ни па искамъ лошото.

Азъ во Велесъ отъ прво дѣца кога заучихъ, почехъ да гы учамъ: Букваръ, св. Исторія, Црквена Исторія, Оглашеніе вѣры, Географія, Всеобщая Исторія, Грамматіка съ художнословіе и діалектика, Црквена оправа (?), Тлкованіе все священнописаніе, Митологія итд. наредъ, т. е. формално и сложно, и почеха нашыте дѣца да прѣдуспѣвуятъ и плодъ да принесуятъ и тако мене вси наши гражданы ме узвышиха до небеси.

Но имахме у велессъ още 4 мина учители, кой едва можеха име да пишатъ: 1. се зове даскалъ Митра[8]), 2. даскалъ Елиско[9]), 3. даскалъ Томо, 4. и 5. гречески даскали[10]), но они поуредно учеха; азъ радейки съ добра душа и жешка крвь, не помыслуехъ и не самъ зналъ що е гоненіе и завистъ и хула; нимъ отъ мене имъ се досади и единъ другъ се учеха како бесны, на кои ли начинъ да развалятъ уредното ми училище.

Па владыката на ногкти си гледаше, тако да ме афореса и да прогласи: како єретически учамъ.

---

[6]) Ова писмо нема одделен број од Деловодникот на Друштвото српске словесности, туку е придодадено кон бројот 64/1856 година.

[7]) Во писмото што го објави Мишев (в. заб. бр. 1) Цинот тврди дека од 1838 година (како 18 годишен) ја започнал борбата против „гречуљите".

[8]) За даскал Митре има доста податоци кај Карамфилович, Хаџи Васиљевиќ и др. Види забел. 3, стр. 195 кај Мишев (Забел. бр. 1).

[9]) Како и за даскал Митре, исто така и за даскал Елиско има податоци на повеќе места; Види и: Хр. Чочковъ. Градъ Велесъ, Учебното дѣло до революционитѣ борби, София 1929, стр. 25.

[10]) За грчките даскали може да се претпоставува на кои мислел Цинот; Мишев во забел. бр. 4, стр. 195 говори за грчкиот даскал Махман; вториот грчки даскал дали е Јоан Жинзифов, на кого се жали Цинот во писмото од 1863?.

Петината даскали совокуплено ме осуждаватъ предъ владыка Игнатія[11]), како самъ фармазонъ (отрователь а они сами не знаеха що ке се рече фармазонъ).

(стр. 2)

Владыката абіе прызива да се соберать вси наши чорбажіи (тако се говоратъ въ Турско првогражданите), а чорбажія на славенскій се зове чанколизъ или лижикотли.

Они на той часъ се собраха. Не можамъ да речамъ да се лоши нашыте гражданы, колкото се препрости и неучени, и покорны на св. црква.

Владыката: Знаете ли защо самъ ве призвалъ?

Вси: Незнаеме Господине!

Онъ: Той! Той! Еретигъ! Фармазонъ! Той сака да ни расипе вѣрата, анатема нему!

Они со страхъ и трепетъ: кой Господине?

Онъ: Мосне харно го знаéте! И ви! И ви сте ятакъ!

Они: Опрости, Господине (вси му цѣливаха рука)! Опрости, опрости! Да му є... коньи майката, не ни е потребенъ! Та дека не сме знаеле ніе, та несме ли поминале?

Владыката: Ете сега паметно чорбажія! Ты го си аксіосъ на го чорбажія быднешъ! Я ке го речамъ на аянино да го тури чорбажія.

Они вси: Хвалати Господине! Что искашъ отнасъ?

Владыката: Да го испудите той чапкънъ учитель, той Јорданъ копиль сефи пущъ! Мене го кажатъ попови хулилъ на анафора и на икони, той е діаволосъ, анатема нему!

Они: Сега ке го испудиме!

Токо ето ти два Сеймена (Пандура), ме отведоха на аянски конакъ, още не застанахъ, ми привыка Али-бегъ Кіоро[12]) (така се зове), дишари пущъ! Сефи пезевенгъ, хън зъръ кяфиръ! калкасънъ мехтуптенъ зере шейтана сени верърьмъ! куюнусъ хапси о женабети![13])

Привикаха другите: айде шинди башла, та ярънъ гидерсе мехтупте, сургунъ єдежейсъ ону[14]).

Азъ плачейки дома си дойдохъ, пріятелите ме оставиха, сродницыте отъ мене се крыеха.

---

[11]) За владиката Игнатија има пишувано на повеќе места, но да се види Мишев, бел. 2, стр. 194.

[12]) Миленко С. Филиповић, Емин-Ага и Ћор Али-Бег, Јужни преглед, Скопље, 1935, стр. 69—75.

[13]) Надвор развратнику! пропалицо подводаџиска, свињо безбожничка. Да го напуштиш школото, инаку ќе те пратам по ѓаволите. Фрлите го в затвор проклетникот.

[14]) Ајде сега почни (пушти го), та утре ако оди на школо, ќе го испратиме во прогонство.

Нощьта дойде единъ човекъ ме извыка отъ прозора, ми рече: скры книгыте, защо утре още рано сеймени ке дойдатъ отъ владыката, ке ти гы зематъ и ке ты гы изгоратъ.

(страна 3)

Я нощьта гы пренесохъ въ чича Лаза единъ добродушенъ хрістянинъ и тамо гы скрыхъ въ една празднa вінска бочва.

Изутрината дойдоха сеймените, ми найдоха само единъ Кіевопечерскіи Патерикъ ми го зеха.

На Успеніе пресвятыя Богородицы въ црква ми прочетиха афорезмо, и запретиха никой дете да непущи у мене да учи. Но Цинцарите[15]) до толко зло ми сториха, що незнае ни самый діаволъ.

Три годины той владыка ме гонеще.

Но язъ отидохъ въ Солунъ, въ св. Гора, въ Хіосъ (Сакъсъ), въ Патмосъ, и па си дойдохъ дома. Па почехъ да учамъ возлюбленныте нашы Славчиня, и ступахъ съ едно уредно напредіе, и успѣхъ показахъ.

Но въ тая година дойде новъ владыка именемъ Θеоклитъ[16]), кой, како ме виде рече: добръ учитель, т. е. калосъ дідаскалосъ, ине пепедевменосъ, омосъ, ине акоминеосъ, діà туто дéн гинете на инаі дидаскалосъ[17].

Цинцарыте се совокупиха, и му рекоха: Господине! Той учитель що го зоватъ Јорданъ Х. Константіновъ, съ прво да гледашъ да го изгонишъ, защо ако го оставишѣ да учи: онъ е трудолюбивъ и иска своите славени да гы разбуды, ако они се разбудатъ, за тебе и за насъ добръ берикетъ ке нема. Та! зато е добро да немаятъ ученіе.

Абіе гы тура нашите граждани въ немиръ и въ неслога и вѣ завистъ, почна мене да ми копа гробъ. Единъ день гы прызыва всички гражданы, и имъ чини една голема церемонія, па имъ говори: „Добри хрістіяны! Засто за единъ учитель, да быдеме на тарифѣ и на хиянстлукъ? Онъ ве направи на татковъ(!) тертипъ да быдете, ке ви расипе градо, ве жалимъ! Токо со време испудете го!"

(стр. 4)

Съ много злоизмысленія, и той владыка ми разори многотрудното училище!

---

[15]) Миленко С. Филиповић, Цинцари у Велесу, Јужни преглед, Скопље, 1936, 173—180.

[16]) За владиката Теоклит има пишувано на повеќе места; но да се погледа Мишев, заб. 5, стр. 195.

[17]) Добар учител; културен е, но уште е млад, затоа не може да биде учител.

Я отидохъ въ влашко и въ Београдъ, и па си дойдохъ дома, почехъ още поуредно да учамъ; но дойде другъ владыка именемъ Авксентія[18]) Болгаринъ, но хиліядо пути по золѣ отъ првите. — Онъ како дойде разбра ради мене, ме призва, и ми рече: 300.000 гроша ке дадамъ, я ти ке останешъ я я, овде въ велесъ! токо ерзійленъ бегай! Онъ ме кл'на и се опна добро, но и я силно се сопротивихъ, найпосле въ црквыте даде проклетія, кой ке прати у мене дете да учи да е проклетъ. Въ тыя дни отъ Скопѣ ми пратиха 23 писма да имъ быдамъ учитель, я некехъ. Защо знамъ що ке ми дойде на глава.

Найпосле сами дойдоха отъ велесъ ме кренаха, и по моя воля училище ми наредиха, и такво беше Скопское училище, що въ всичка Турція още нема, и мучное да има.

Ги учехъ: Букваръ, Св. Исторія, Црк. Исторія, Пословицы, Рачуница и Диплографія, Географія, Грамматика, Всеобщая Исторія, Митологія, Фісика, Класически списанія[19]) и т.д. и т.д. и явно беше моето трудолюбіе кое и успѣхъ даде, и всегде се прочу.

Но владыката и 5 греци на турцы ме дадоха, рекоха е Московски шпіонъ, турцыте ме изгониха.

Я отидох въ Цариградъ, и па въ Скопѣ дойдохъ, за да се покажемъ какъ сам благороденъ и родолюбивъ.

въ велесъ ми учиниха 700.000 найголеми злины, у Скопѣ 3.000.000 злины и 656.836 Потурчени хули, и то владыката и петина греци потурченицы, и некой простацы Болгары, кои не ти знаятъ ни две ни три.

Никой не ми е далъ ни две пари, ето три и полъ години Богъ Господь ме живи и св. Богородица. Та за това косата ми обеле. Три пути руците опако ми врзале низащо. Господи, не имъ пиши грехъ защо незнаятъ что творатъ.

23 апрелъ 1856 Јорд. Х. Константіновъ Ч. Трайковъ
Скопѣ

*Напомена:* На левата маргина, усправно, се дадени, како постскриптум, овие зборови: „Дайте на Јордана Х. Константінова една корка хлебъ!"

---

[18]) За Аксентија има многу пишувано; да се види Мишев, заб. 9. стр. 196 и мојот прилог спомнат во заб. 2.

[19]) Школската програма на Цинот е публикувана во Цариградски вестник 1852, бр. 68; за неа има пишувано доста; да се види моето мислење искажано во критиката, овдека спомната во забелешката бр. 5 на стр. 24.

Х. ПОЛЕНАКОВИЌ

# ДВЕ ЗБИРКИ ОД АФОРИЗМИ НА ЏИНОТ

1. Одржувајќи доста живи врски со Друштвото српске словености од Белград, нашиот познат преродбенски борец и учител Јордан Хаџи Константинов-Џинот, во текот на една деценија и повеќе, испраќал до Друштвото разни старини: книжевно-историски споменици, ретки книги и ракописи, нумизматички материјали и др. Покрај тоа Џинот испраќал и такви текстови од стари споменици што се, под неговото име, и печатени во органот на друштвото, во Гласникот[1]). До Друштвото српске словесности Џинот испраќал и разни описи на поедини манастири и краишта од Македонија, кои всушност претставуваат продолжеток на неговите дописи што се печатеа, главно, во Цариградски вестник. Заедно со овие, Џинот испраќал до управата на Друштвото и некои свои лични творби, дела пишувани со книжевна амбиција. Слични лични творби Џинот беше публикувал порано во Цариградски вестник, а подоцна — освен во овој лист — и во други листови. Но ваквите „поетични" творби на Џинот не биле интересантни за научното Друштво српске словености, коешто, како научно, си имало свои определени задачи, така што овие творби на Џинот се испраќаат право во архивата на Друштвото. Таму ги најдов и јас и отаму ги извлеков и две од нив имам можност веќе да ги публикувам: едната во расправата Една необјавена стихотворба на Јордан Хаџи Константинов-Џинот[2]), а втората во студијата Драмските обиди на Џинот[3]).

Заедно со овие две лични „поетични" творби на Џинот — како што ги нарекол секретарот на Друштвото српске словености — Џинот беше испратил до Друштвото и една збирка од „морални афоризми", како што ја означил секретарот на Друштвото, известувајќи ја седницата на

---

1) Книга VII, стр. 174—177, книга VIII, стр. 131—148.

2) Нов ден, IV, 1948, бр. 6, стр. 59—68; препечатено во мојата книга Страници од македонската книжевност, Скопје, 1952, стр. 143—155;

3) Современост, Скопје, II, 1952, св. 7- 8, стр. 70—94.

Друштвото, што се одржала на 18. II. 1857 година, за пристигнатите материјали од Скопје, испратени од Цинот. Седницата на Друштвото реши овие материали „да се оставе у хартіе“, — во архивата.

2. Во овој прилог ја објавувам оваа збирка од „морални афоризми“, што, во архивата на Друштвото, е придодадена кон бројот 29 за 1857 година. — Во истата архива најдов уште една, поголема, збирка од слични афоризми на Цинот. Оваа збирка тој беше ја испратил до Друштвото порано и таа е сега сојузена кон бројот 64 за 1856 година.

За своето време, и за Македонија, човек многу начитан, и повеќе, човек намачуван од страна на сите возможни владики и калуѓери, од разни трговци („Болгари“, „гркомани, Цинцари и др.) и од власта, — Цинот имал можност уште во првиот период од својот живот (којшто е најактивен период во неговиот живот и зафаќа време до неговото испраќање во прогонство, 1860, година) да се истакне меѓу своите сограѓани (во Велес, Скопје и по другите места на Македонија) со своето знаење, со својата начитаност, со својата речитост и филозофија. Снабден, како ретко кој во Македонија од тоа време, со разноврсна литература, тој имал можност многу да чита и да размислува за животот, за животната филозофија, за односот меѓу луѓето, за потребата народот да се просветува на народен, мајчин јазик. За сето ова Цинот, несомнено, разговарал не само со своите ученици, туку и со родителите на истите и со останатите сограѓани, што имале волја да го слушаат, било во приликите кога држел проповеди, било кога ги организирал — и ги изведувал своите драмски обиди, било кога дискутирал со нив во „Славјанскиот дом“ — во читалиштето во Скопје, или инаку. Природно, Цинот најголем дел од своето време бил зафатен со своите омилени и искрени пријатели: разните филозофи и писатели од најстарите, класични времиња, до неговото време, со нивните дела, што ги читал и пречитувал, правејќи разни забелешки на маргините. Од делата на саканите писатели Цинот се учел за многу нешто, и тоа му биле патеводители во акцијата и во животот, утешители во маките и страдањата. „. . . Аристидъ праведный учиме какъ да терпимъ; Темистоклесъ учиме да любимъ отечество наше; Сократъ наставля ме въ благонравіе . . .“ пишува Цинот во една своја дописка, печатена во Цариградски вестник[4]). И во други негови дописи, печатени и непечатени, среќаваме често низа длабоки мисли, навистина најчесто песимистички.

Неговата начитаност и животно искуство, неговите дела во корист на народното просветување, а против на-

[4]) Бр. 24 од 10 јун 1861 година.

задноста, суеверието и простотата, неговите печатени дела, чинеа Џинот да ужива глас кај современиците не само на човек што согорува во работата за народното добро, туку да ужива и глас на философ! За тоа имаме едно сведоштво во една дописка печатена во Цариградски вестник, во којашто дописка се вели за Џинот дека тој е:

„Философъ Скопскый
Наш Тредяковскый ...“[5])

Зафаќајќи се со преведувањето и преработувањето на Доситеевата Ижица — во својата Таблица первaja[6]), Џинот покажа дека ја сака убавата мисла на „српскиот Сократ“ — Доситеј Обрадовиќ, кого и инаку високо го ценел, како што се гледа од некои негови искажувања по однос вредноста на Доситеј. Богатата библиотека на Џинот обилуваше со разни дела на класични автори и со творби на понови и современи писатели. Од остатоците на неговата библиотека (што била некогаш многу голема: според едно тврдење на Џинот тој имал 1500 книги — еден многу импозантен број за приватни библиотеки и во денешно време) се гледа дека тој имал, на разни јазици, такви дела во коишто можеме да ги бараме источниците на неговите афоризми. — Во првата збирка од афоризми, под еден афоризам, Џинот го покажува авторот: Стеиќ. Се работи, секако, за д-р Јован Стеиќ, еден од основачите на Друштво српске словесности, угледна личност во Србија и човек што се бавел со пишување такви дела со кои сакал на српскиот народ да му даде „наука за морална и телесна хигиена“, човек што бил верен следбеник на Доситеја Обрадовиќа. Во остатоците од библиотеката на Џинот запазена е една книга од Стеиќа. Тоа е делото: Огледи умне науке или забава за Разумъ и Срце, књига IV, Будим, 1836 година[7]).

---

[5]) *Ив. Д. Шишмановъ,* Наченки отъ руското влияние въ българската книжнина, Български преглед, V, 9—10, стр. 148.

[6]) *Проф Х. Поленаковиќ:* Изворот на таблица первaja од Јордана Хаџи Константинов — Џинот, Нов ден, IV 1948, бр. 6, стр. 47—59; Страници од македонската книжевност, стр. 130—142.

[7]) *Коста Дошен,* Славено — сербско училиште св. Георгија у Велесу, Летопис Матице српске, књ. 310, св. 1, стр. 202—217; *Д-р Георги Шоптрајанов,* Библиотеката на Јордан Хаџи Константинов Џинот, Годишен зборник на Филозофскиот факултет на Универзитетот — Скопје, кн. II, стр. 1—151; *Х. Поленаковиќ*: За библиотеката на Џинот, во истиот Годишен зборник, книга IV—6; за значењето на Стеиќевите дела пишува сега *Миодраг Поповић:* Књига слобода — прва књига штампана у Србији у XIX веку во делото: Једна песма и једна епоха, Београд,, 1954, стр. 51—61.

Не ми е познато дали Џинот ги имал преостанатите книги од ова дело, што со разни наслови излезе во пет книги? Исто така не ми е познато токму од која книга на Стеика е искористена онаа мисла на Стеика, што ја имаме вклопено во првата збирка од афоризми. Тоа прашање, секако, влага во склопот на решавањето изворите на овие две збирки од афоризми, за што, во овој прилог, не мислам да зборувам. Исто така не мислам ни да ги цитирам овдека делата — што ги имаме запазено во библиотеката на Џинот — со коишто Џинот можел да се користи при формулирањето на своите афоризми. Нив може да ги види секој што се интересира за тоа од описите на библиотеката на Џинот.

Како што е случај и во останатите работи на Џинот (печатени и непечатени дописки и писма), и во овие збирки од афоризми внесени се низа автобиографски елементи, што го надополнуваат нашето знаење со нови податоци за „многострадалниот" родољубец Јордан Хаџи-Константинов — Џинот, така што овие афоризми и од таа гледна точка претставуваат интересантен материјал.

Афоризмите на Џинот се објавуваат без какви да е измени.

3. На крајот се дава и по еден факсимил од обете збирки.

„Воздаша ми злая за Благая!"

Сладкій ми Брате!

„Друзи мои искренніи мои
прямо мнѣ
приближитася истинни.
И ближній мои отъ
далече мене сташи: и нуждахуся
ищущіи душу мою,
и ищущіи злая мнѣ, глаголаху
сустния и лстивнымъ
весь день научахуся.
Псал. XXXVII, 12, 13

Човекъ е роденъ да се мучи, да плаче, и на всякъ денъ да умира.

Човекъ човека яде піе и коските му изглодуе па и мозоко отъ малите коски ке му изсмошка (изцица).

Човекъ се горди, завиди, и ненавиди, лукавнуе и убива, тѣло и душа, тѣлото съ орудіе ножъ или пушка или сѣкира, а душата съ блудъ и погани мысли и помраченіе умно.

Човекъ лаже, ласка, клевети, и е неблагодаренъ.

Човекъ чини добро, мисли добро, иска добро, люби Бога, почитуе людіето; човекъ чини зло, мысли зло, иска зло, люби діавола, почитуе злыте човецы.

Човекъ все мери съ мерило, а себе неке да се измери.

Човекъ тѣлото си мери да ли се е угоило, а душата, срдцето, умо, мыслата, языко брбливъ, неке да си гы измери.

Човекъ отъ работата дневна нощe се починуе, а отъ злото наклоненіе неке да се отъ почини ни когда.

Човекъ е непостоянъ. Човекъ е съ 18.000*) лица, съ 28.000 ушы, без очи, защо що невиди проповедуе и осуждуе, а що види това все у чаршія е наредено; човекъ е постоянъ, защо стой и чини упорство — инатъ — докле злото го стори, како крмакъ се бори.

Човекъ прво за себе мысли, па после 160 часи за Бога, и това докле го излаже, а калугеръ по седмъ дена мысли за себе, па после 683 дена мало нешто за Бога, защо мисли за 2000 шиника жито, за 14 вола, за 32 овцы съ ягненцы, за 250 руна волна, за 48 бачила да пройде за мастъ и сиръ, за 12000 яица, за 80 мисири, за 39 гуски, за 60 патки, за 804 кокошки, за 300 шиника пченка мумуруска, за хилядо ока грахъ, за 364 ока лекя — сочиво, за граоръ, бакла, уровъ, расолъ, кромидъ, прасъ, лукъ, и за 200 ведра віно, и 1000 ока ракія итд. итд. итд. после всичко зымо віно пелиначъ и топла ракія съ шекеръ ке піе, да Богу угоди. Хрісте Боже видиш ли отъ небото?! — види! види! —

Човекъ може да придобіе сто хиляды пріятели, само ако може да гы гощева и пой, а они можат да му ходатъ на негова свинска воля 800 годины само онъ ако гы храни и пой съ віно и розоліи, а исповедницыте ке му допущатъ на 24 пути да узимы тайнъ Божій въ една година, ако е блудникъ и убіица и піяница, некъ се причести на святый Ѳедоръ, защо това блудство и убіиство и піянство съ нехотѣніе го е направилъ, та не е нищо. И той човекъ кои е ималъ сто хиляды пріятели, ако срећата му се преобрати въ несрећа, и пріятелите ке се преобрадатъ да го хулатъ да

(страна 2)

го безчестатъ и да го оставатъ како брбушка на цедило.

Човекъ ако рече имамъ пріятели, онъ лаже.

Човекъ ако рече имамъ Бога, требе да трпи.

Човекъ ако рече я самъ добръ, требе да не лаже.

Човекъ ако рече я самъ паметенъ требе никого да не осужди, да не похули, да не оскорби, и съ мера да говори и како крмакъ да се не бори.

Човекъ е произведенъ отъ чувство, човекъ е мошно мали створъ колку слачицно зрно, колко паужина, колко свилена буба, колко снегова грутка, колко огнена искра, найпосле колко една капка водица.

Човекъ треба да се чува и да молчи отъ човека и предъ човека. Човекъ да се не чува отъ волкъ и магаре, и предъ нихъ да не молчи. — Защо отъ човека ако се не чувашъ онъ ке те изеде како волкъ, а ако не молчишъ онъ ке те познае да си магаре. — А ако се не чува отъ волко, онѣ

*) Кон броевите Цинот имал обичај да става две вертикални цртички: „

не обитава при волцы, а ако не молчи предъ магарцы, треба да выка како магарецъ.

Човекъ треба добро да се влада, но съ добри човецы да се влада, а владанѣ е производно отъ воля добра и валянство, а со тыя онъ що ке се влада, ако се неучени, ке му речатъ дошолъ отъ безтрага да ни разваля работите наши. Незнае съ насъ да се влада. Они ако свински се владаят, го нудатъ и онъ свиня да буде, и мегю волцы како волкъ да урлика. Стейќ.

Сирома човекъ не е никако!

Човекъ може да е човекъ само онъ ако иска.

Човекъ има 12 пріятели и съ ни може найблагородно на овой светъ да поживее.

Кои се тыя пріятели?

1. Богъ, кой е всемогущій всесилный всещедрый, безсмертный творецъ и создатель, онъ е вѣренъ и искренъ и найлюбимъ пріятель и скорый помощникъ.
2. Чисто срдце чиста мысла и мирна душа.
3. Молчаніе на язико и моленіе съ языко.
4. Работа и трудъ.
5. Чистота на тѣлото, на очите, на ушыте.
6. Мужество и великодушіе.
7. Трпѣніе и кротость.
8. Доволенъ и на наймалкуто.
9. Благодаренъ на всещо.
10. Любезенъ према всичките.
11. Обнадежденъ отъ Бога.
12. Вѣрен на закона Божіего.

(страна 3)

Я самъ човекъ, но немамъ никакво човечество, а имамъ и малко човечество.

Човекъ ме лаже, човека не лажамъ.

Човекъ много зло ми сторилъ, човеку зло не самъ сторилъ.

Човекъ ме гонилъ низащо, човекъ ме е безчестилъ, човекъ ме е псулъ, човекъ ме е предалъ на Турцы, и турцыте ме судиле и ме изгониле, човекъ ме е изелъ како куче коска кога яде. Човекъ не ме е оставилъ да рабстамъ еднашъ у велесъ седмъ годины, а у Скопѣ три годины, човекъ разори Витлеемските 14 хиляды деца, и въ Скопѣ всички дѣца; човекъ е расипачъ съ копачъ, но той кой е расипачъ, самъ себе се расипуе, Богъ е праведный судія и о[т]мщеніе!

Ималъ самъ у велесъ сто и педесетъ пріятели, всекои отъ них по 18 хиляды злобы ми даде, а Цинцарите душата искаха да ми сокрушатъ.

Ми рекоха не знаешъ да се владашъ. Кои ми рекоха?

Тыя кои незнаятъ що е Наука, що е Исторія . . .

Ученъ човекѣ ми е реколѣ хвала ти на многото твое трпѣніе! Защо я да самѣ Боже сохрани! ни единѣ минутъ бы гы нетрпилъ.

Тыя 18 хиляды злобы ми сотвориха отъ нихното незнаніе, и вси отъ мене се отрицаха, Защо?

Защо се човецы просты, човецы безъ училище, човецы кои искатъ да гы хвалишъ, да имъ кажемъ какъ лета нихното Магаре, и се огледуе нихный волъ на огледало.

Въ Скопѣ имахъ до 2000 пріятели, и вси съ единѣ гласъ ме благословуеха и хвалеха, сега немамъ ни единъ.

Човецы скопски сто хиляди пути повече ме безчестиха, него Велешаныте. Скопски човецы несвидни, провлечены, изелицы, многоядцы, погутавены, предъ нози си гледатъ, а единъ на друг преко много зло си чинатъ. И мене безъ брой зло ми сториха, я имъ прощевамъ, защо не знаятъ що праватъ.

Защо седишъ при нихъ кога се лоши?

Седамъ за прегледъ, да видатъ како имъ затривамъ лошото и какъ любимъ доброто.

Велешки човецы все безъ да престанатъ зло ми чинатъ, но Богочоловѣкъ добро ми чини, та отъ нихното зло се небоимъ, и Богу самъ се предалъ.

Скопски човецы безъ да се починатъ зло ми праватъ,

(страна 4)

но Богочеловѣкъ хилядо добра ми е далъ, човецы ме безчестатъ, но Богъ ме почитуе.

Скопски човецы искаха ни пощуката да ми се нечуе, но Богъ всегда ме е разчулъ, та Скопски човецы са изгубены и паметъ немаятъ, толко зло що ми сториха.

Волкъ ако грабналъ овца да дави, да му свикаятъ ке я остави, а скопски човецы мене искаха да ме искинатъ, имъ привикаха отъ много страни, они како луди и піяни все що можеха ми сториха.

Защо?

Защо Добрите скопски човецы гы учехъ да будатъ още подобри, и още има добри скопски човецы.

Човекъ! Човекъ добръ много е добръ, а човекъ злопомнителенъ и отъ вси духове е позолъ.

Човекъ ме е обралъ, човекъ ми земалъ еднашъ 2000 гроша, еднашъ 1000, другогашъ 500 гроша, еднашъ 80, другогашъ 75, а еденъ 150, другъ 130, другъ 40 гроша.

Скопски човецы кога ме гонеха потрошихъ 16 хиляды гроша, пріятелите ме излагаха, нищо не ми спомогнаха.

На пріятели самъ раздалъ 50 псалтиры и 50 наусницы (со часословцы), на калугеры самъ раздалъ 30 псалтирцы и 30 часловцы, Исторіи и разны книгы сам раздалъ 2500 безъ пара без пулъ. На пріяатели самъ далъ даръ 58 крстови

отъ инорокъ, 26 рала хубави брояницы на них по 6 зрна келибарѣ и крстовите отъ келибаръ. На г. Нікифора Ужичкій владика даръ самъ му далъ едно Енголпіе велико отъ инорогъ. На Г. Александра Екзарха даръ самъ му далъ 16 рукописни книги и 5 нови и 3 харти землеописны и хиляды разны писма. Никой мене нема ни две пари да ми даде! Па колко давамъ даръ, толко више Богъ отъ не видимо ми дава, и още ке ми даде, и още подобро ке будамъ.

Сега на Србското учено Дружство самъ почналъ да му давамъ, но не знамъ да ли оно ке препознае, и да ли ке ме благодари.

Човекъ човеку пріятель не може да му буде, па може и да му буде, а мене не, защо миліонъ пути самъ пробалъ, та! вече не вѣруямъ.

Господь е мой пріятель, мой покровъ, помощникъ и избавителъ, сега много добро ке ми даде и това, скоро, скоро, аминъ Боже и Господи смилный!

Овая пѣсна я пое Јорданъ Х. Константіновъ

13 апрелъ 1856 Чиновъ Трайковъ

Скопѣ

Напомена: На лева маргина, на 4. страна забележено: Сирома Јорданъ Х. Кочовъ! Давай да ти дадатъ едно парче хлебъ да глодашъ.

4. Д. С. Сл. 1857
№ 29

Плачамъ и рыдамъ
за Тридесятъ и четыръ лѣта

„Помяну дни древныя
и поучаюся“

1. Многу жално ми е, защо не ся познахъ самъ себе.

2. Живимъ, но кога никакво добро да сотворамъ неможамъ, защо ми е таковия животъ?

3. Защо ми пройде толыко време кое не могохъ да го познаямъ? — Знакъ е да іощъ не самъ се позналъ.

4. Защо не можемъ разумѣтъ колько отъ смерти тежини имамъ? — а отъ живота колько неспоразумѣніи? — Знакъ е на тѣла глупости.

5. Каква е пріятельщина между смерти и животѣ?

6. Ето тридесетѣ и петѣ годины сторихъ, ни единъ правъ путь не направихъ, щомъ ходитъ буду по него.

7. Защо неразуми отъ ума да раздвоимъ неможамъ? — Това е знакъ іощъ не ми ся здрели вси мои чувства.

8. велика ми е срамота, кога грешамъ неуредно како праведенъ лажъ. — Това е знакъ да скоро имамъ се познатъ себе. —

9. Ако умрамъ, защо по смерти тумарамъ? — Но ако живъ будамъ защо нерасудно умирамъ?

10 Младъ самъ! ако остареямъ, защо не украшавамъ староста? — аколи е честна староста, зашо лудуямъ?

11. Безчестенъ самъ! това е отъ незаключенъ языкъ. Ако го заключамъ? Па честенъ ке будамъ.

12. Защо човецы низащо ме иматъ? Защо іощъ въ нищо познатъ нисамъ.

13. Защо нећатъ ме познатъ човецы? — Защо не си гы позналъ, за това.

14. Не ученъ самъ! Затова плачамъ. Хвала за това! Ако страхъ Божіи имамъ, и срамъ отъ народа, научићу се. —

15. Днеска самъ изгубенъ! Не треба се бояти. Защо древото планинско ако бы права греда было, не бы го делкале.

(страна 2)

16. Много самъ уплашенъ отъ ового вѣка? Не е човечно да се плашимъ! Защо само кой е зликовецъ се плаши.

17. Незнамъ що и какъ да правамъ? — Трудотъ и умны човецы, ке те научатъ.

18. Ахъ мене! Що ахъ мене? Благодареніе Богу все оть какъ самъ се родилъ трудимъ се, ленивцы и дангубцы нека ахкаятъ, кои са мршища скапани.

19. На оваго света защо самъ? — за добро да правимъ и човекъ да будамъ, и кога ке умрамъ да ми речатъ: Богъ да му душа прости!

20. Защо газимъ землята? ако газимъ земля самъ. И що му драго да самъ, земля самъ; и все светски достоинства да самъ, па земля самъ.

21. Црнъ и Теменъ самъ? ако сам отъ злы привички, ни самъ Зенонъ філософъ не може ме обелитъ.

22. Ахъ вѣкъ ты ке ме умртвишъ! но ты животъ защо въ смрть ме носиш?!

23. Човечество мое неучено! Защо човецы раздражавашъ? Защо не се спитомуешъ отъ умны людіе?

24. Човечество мое! лице и подобіе Божіе имамъ, но мысла и расудокъ и срдце сверски имамъ: нећу таковъ да самъ! —

25. Па въ умѣ ми дойде да речамъ: довѣка ли живъ ке будамъ? Никой довѣка жив не быва, само едно добротворенѣ е безконечно живо. —

26. Защо въ другего гледамъ въ очи да има сламка, а моята греда я не гледамъ? Защо самъ слепъ. —

27. Защо осуждавамъ брата моего? Защо ми е носъ поведикъ отъ него, а хрнки како люлы. —

28. Защо скаредно говоримъ? Защо сам муха фараонова. —

29. Защо самъ многоговорливъ и необузданъ въ языка? — Защо самъ конь безъ оглавъ и полна воденица! —

30. Защо другему завидимъ? Защо себе да се видамъ неможемъ.

31. Труди се много! — Трудиђу се.

32. Учи се право! Учиђу се.

33. Молчаніе рѣзаніе трнъ, трнъ мужа словесна.

34. Сѣй брашно въ пепелъ, пепелъ ясти хлебъ. Муж наковално, наковално біемо вѣрно, вѣренъ другъ наковално есмъ.

9 Новембръ 1856 J. Х. Константіновъ
Скопѣ

---

*H. Polenaković*

DEUX RECUEILS D'APHORISMES DE J. H. DŽINOT

*(Résumé)*

L'instituteur macédonien Jordan Hadži Konstantinov Džinot, dont le mérite dans le domaine de l'instuction publique vers le milieu du XIXe siècle n'est pas le moindre, est connu surtout par ses manuels scolaires, pas ses notes de voyage (où il a décrit plusieurs endroits de la Macédoine), par ses vers et ses scènes dramatiques d'un contenu patriotique et moralisateur et aussi par d'autres écrits.

L'auteur de cette contribution publie deux recueils d'aphorismes, que Džinot avait au mois de novembre envoyés de Skopje a la Société serbe des sciences de Belgrade (precurseur de l'Académie serbe des sciences), en vue d'y être publiés. Pourtant, les aphorismes n'ont pas été publiés, étant donné que l'organe de la Société ne publiait que des travaux scientifiques. Avec la publication de ces aphorismes Džinot apparait aussi comme penseur.

М. Д. ПЕТРУШЕВСКИ

# УШТЕ ЕДНАШ ЗА АРИСТОТЕЛОВАТА ДЕФИНИЦИЈА НА ТРАГЕДИЈАТА И КАТАРСАТА

*Πουλυμαθίη νόον ἔχειν οὐ διδάσκει*

Хераклит.

Кога пред шест години ја објавивме нашата прва статија *За дефиницијата на трагедијата кај Аристотела и катарсата*[1]), мислевме дека таа ќе предизвика остра полемика кај бранителите на трагичната катарса, зашто нашето заключение дека нема ни траг од некаква катарса во дефиницијата на трагедијата најмногу ги погаѓа сите оние што пишувале и се застапувале за трагичната катарса кај Аристотела во оваа или онаа смисла. На место остра полемика до денес нема излезено, колку што нам ни е познато, ни една посериозна критика во врска со нашата статија[2]).

Но, за да се решиме уште еднаш да пишуваме за истата работа, да се зафатиме повторно со сложениот проблем на така наречената трагична катараса во врска со Аристотеловата дефиниција на трагедијата, повод ни даде пишувањето на двајцата бугарски испитувачи А. Ничев[3]) и Г. Михаилов[4]) во Годишникот на Софискиот универзитет. Првиот од овие смета дека катарсата т. е. очистувањето од страв и жал настанува кај гледачите по овој начин:

[1]) Во нашиот Годишен зборник кн. 1, Скопје 1948, стр. 3—17.

[2]) Доскоро не ни беше позната расправата на Александар Ничев од Софија *Атическата трагедия в нормите на Аристотел*, отпечатена во Годишникот на Соф. университет, Историско-филологически факултет, том XLV 1948/49 год. кн. 4. Зад оваа расправа е направен од истиот автор еден критички осврт на нашата гореспомната статија, но ние не можевме сè доскоро да ја прочитаме ни неговата расправа ни неговиот критички осврт, зашто го немавме ни Годишникот на Соф. Ун. ни сепаратот на расправата од А. Ничев.

[3]) Покрај гореспомнатата во бел. 2. има од него во том XLVII од Годишникот год. 1950/51—1951/52 уште една расправа под заглавие: *Връзката между държавата на Платон и Поетиката на Аристотел по въпросите за „подражателната“ поезия и катарзиса* (со резиме на руски и француски јазик). София 1954. стр. 123—199.

[4]) Во истиот Годишник (том. XLVIII) статија под заглавие: *По някои проблеми на гръцката трагедия*, стр. 367—387.

Гледачите сеќаваат страв и жал за херојот којшто невино страда, како што мислат тие отпрвен, но подоцна се уверуваат дека херојот е крив и дека е праведно казнет, дека нивното прво мнение (δόξα) било погрешно, се ослободуваат од тоа погрешно мнение и по тој начин се очистуваат од стравот и жалта[5]). — Вториот т. е. Г. Михаилов го критикува ваквото толкување на А. Ничев како несреќно и погрешно, зашто се базира на недоволно и површно толкување и на историските и литерарните факти и на старите текстови што се однесуваат на ова[6]). Теоријата за „најубавата трагедија" и за „погрешното мнение (δόξα)" на А. Ничев ја прогласува за „кули од карти"[7]), а самиот се застапува за едно толкување на катарсата во религискомедицинска смисла што ѓо базира на теоријата на Бернајс и на новите испитувања на Анри Жанмер[8]).

Се разбира дека и двајцата овие испитувачи ги игнорираат резултатите до кои дојде А. Гудеман[9]), а не ги знаат или ги игнорираат сличните резултати на А. Смердел[10]) и новото разрешување на формулацијата од крајот на Аристотеловата дефиниција на трагедијата до коешто дојдовме ние и што го објавивме пред шест години во горе спомнатата статија.

И Гудеман и Смердел, како што своевремено истакнавме [11]), дојдоа до истиот негативен резултат дека проблемот на трагичната катарса претставува еден ἀδύνατον т. е. дека не е возможно да се реши. Значи и сите решенија направени до А. Гудеман и сите што ќе се прават понатака во онаа смисла како ја разбирале катарсата и Бернајс и другите толкувачи не можат да задоволат зашто Аристотел си го однел толкувањето на овој проблем со себе во гробот[12]).

И ние се слагаме со А. Гудеман и А. Смердел дека е однапред осуден на неуспех секој обид да се реши катарсата во врска со онаа фамозна формулација од дефиницијата на трагедијата, т. е. со изразот παθημάτων κάθαρσιν, и

---

[5]) Но, според авторот, нема „очистување" во секоја трагедија а само во „најубавата" т. е. во „најубавите" (тоа е втората теорија на А. Ничев), што значи дека дефиницијата на Аристотела не се однесувала на сите трагедии, не ги опфаќала сите, но само „најубавите".

[6]) Г. Михаилов, о. с. стр. 368.

[7]) Истиот во резимето на стр. 387.

[8]) Henri Jeanmaire, Le traitement de la *mania* dans les mystères de Dionysos et des Corybantes, Journal de psychologie од 1949.

[9]) Alfred Gudeman, Aristoteles ΠΕΡΙ ΠΟΙΗΤΙΚΗΣ, mit Einleitung, Text und Adnotatio critica . . . Berlin & Leipzig 1934, стр. 171.

[10]) Во неговата докт. дисертација *Аристотелова Катарса*, Скопље 1937 на стр. 95.

[11]) Во горе спомнатата статија од нашиот Год. зборник I на стр. 7.

[12]) А. Гудеман, l. c.

во таа смисла и сите нови трудови, вклучително и последните горе спомнати, претставуваат Сизифова работа.

Примајќи ги резултатите на Гудеман и Смердел деломично како точни т. е. дека не е возможно да се реши катарсата во врска со онаа формулација од дефиницијата и гледајќи дека дефиницијата, таква каква што ја имаме во Поетиката, не ни ја кажува најбитната одлика на трагедијата, се посомневавме во автентичноста на последните зборови и во нашата статија од 1948 ги изнесовме нашите заклучениja во врска со Аристотеловата дефиниција на трагедијата и катарсата до кои дојдовме од 1942—48 година. Резултатите до кои дојдовме и што ги објавивме ние дури во 1948 се состојат во ова:

Изразот παθημάτων κάθαρσιν во дефиницијата на трагедијата не е сосем сигурен; тоа се гледа

1) од несигурноста на зборот παθημάτων којшто во повеќето запазени ракописи е предаден како μαθημάτων;

2) од фактот што во целата Ар. Поетика нема ни трага од некакво објаснение на зборот κάθαρσις, а таму кај што би требало да се зборува за него т. е. во коментарот на дефиницијата во врска со зборовите ἔλεος и φόβος (а тоа е во 13. и 14. глава) нема ни трага од лакуна.

Значи изразот παθημάτων κάθαρσιν е сомнителен и би можел да биде неавтентичен.

Ако е изразот π. κ. неавтентичен, тогаш е тој конјектура или поарно невешто дополнение на текстот, на некој друг термин од крајот на дефиницијата којшто можел да биде објаснет во Ар. коментар кон дефиницијата.

Значи, за да го најдеме автентичниот термин од крајот на Ар. дефиниција на трагедијата, треба да бараме израз што е објаснет во коментарот кон дефиницијата и особено во врска со ἔλεος и φόβος а што го нема во дефиницијата.

Ваквото поставување на проблемот нè доведе до следниот резултат:

Уште во 6. глава, т. е. во онаа иста глава кај што се наоѓа и дефиницијата, се среќава терминот σύστασις (одн. σύνθεσις) τῶν πραγμάτων „состав на собитијата", за кој се вели дека е основен и најважен дел на трагедијата и како таков најмногу е и објаснуван во коментарот кон дефиницајата — од 6. до 14. глава — а за него се зборува и во следните глави на Поетиката без малу до самиот крај на делото; но, што е најважно, за него се зборува подробно во 13.

и 14. глава т. е. во врска со ἔλεος и φόβος, од кај што се гледа дека наместо предадената проблематична формулација со π. κ. треба да се чита δι᾽ ἐλέου καὶ φόβου περαίνουσα τὴν τῶν τοιούτων πραγμάτων σύστασιν.

Со новата формулација, за која ние сметаме дека е најстара и автентична — Аристотелова, и дефиницијата доби во значење и стана полна и сосем јасна, зашто во последните зборови била исказана најбитната одлика на трагедијата. Од оваа формулација се испостави дека Аристотеловата дефиниција на трагедијата била полна и јасна, дека во неа нема повеќе место за проблематичниот термин παθημάτων или μαθημάτων κάθαρσιν. Сега дури станува јасно, зошто нема ни еден збор за катарсата во целото Ар. дело за Поетиката: затоа што зборовите παθημάτων одн. μαθημάτων κάθαρσιν не биле автентични туку невешта конјектура од некој учен издавач или препишувач наместо оштетените и нејасните πραγμάτων σύστασιν во и онака лошо предадениот текст на ова скапоцено дело од Аристотела.

Од формална страна конјектурата π. κ. беше сосем блиска до оштетениот текст πραγμάτων σύστασιν и по бројот на буквите (πραγμάτων и παθημάτων имаат по 9 букви, а σύστασιν и κάθαρσιν по 8) и по завршокот на зборовите (кај првите е заедничка првата буква π и последните 5 — ματων, а кај другите се заеднички крајните 3 — σιν).

Во нашата прва статија од 1948 не ги изнесовме сите места од Ар. коментар кај што се зборува за σύστασις πραγμάτων и не ја спроведовме анализата на спорното место од дефиницијата од граматичка и логичка страна од која се гледа уште поарно дека и самата формулација παθημάτων или μαθημάτων κάθαρσιν не е возможна, дека Аристотел не би можел никако да ја употреби во дефиницијата, што е уште поважно и пресудно за усвојувањето на формулацијата πραγμάτων σύστασιν, која е автентична.

Иако и од дадените примери и аргументи во првата наша статија можеше да се види дека πραγμ. σύστασιν е навистина оној термин што најарно ѝ одговара на дефиницијата, сепак се уверивме дека нашето ново поставување на проблемот и поправката на дефиницијата не го најде потребното разбирање во овие 6 години од појавувањето на нашата статија. Тоа беше причината за да го изнесеме уште еднаш нашето мислење во врска со Ар. дефиниција на трагедијата, сега со повеќе примери од самиот Аристотел и со една анализа на спорниот текст од дефиницијата служејќи се со резултатите до коишто имале дојдено и некои од поранешните испитувачи на А. катарса.

* * *

Сепак спомнатиот софиски изучувач А. Ничев зад првата своја расправа во Годишникот на Универзитетот[13]) сметаше за нужно да се обѕре на нашата статија за Ар. дефиницијa на трагедијата и катарсата, но, како што нам ни се виде, повеќе од формални соображенија, да си ја смири својата „научна“ совест за да не му префрли некој дека не ја исползувал најновата литература, одошто од вистинска потреба или стварно залагање за научната вистина. Тоа беше нашиот прв впечаток, којшто не мора да биде точен по секоја цена.

Ние можеме да ја разбереме критиката на А. Ничев онде кај што тој не се слага со нашето разрешување на проблемот, оти е тоа право на секој човек, и кај што кажува дека сме пропуштиле или превиделе некои моменти и литература, но не можеме да го примиме никако начинот на којшто појде тој во соборувањето нашите аргументи и наводи по секоја цена.

А. Ничев не може да ја прими нашата конјектура ΠΡΑΓΜΑΤΩΝ ΣΥΣΤΑΣΙΝ нам. παθημάτων одн. μαθημάτων κάθαρσιν, како што стои во запазените ракописи на Ар. Поетика, со забелешка дека не сме обрнале „сериозно внимание на текстовата критика“ и ни дава една лекција од критичкиот апарат на А. Гудеман[14]).

Вистина е дека ние не сме зборувале за оние работи во нашата куса статија, но е исто така вистина дека и покрај сите тие познати податоци (од Ј. Ткач и др.) ни самиот Гудеман не можел да ја разреши трагичната катарса и морал да признае и утврди дека проблемот е нерешлив. Ние го потврдивме овој резултат на А. Гудеман (до којшто, веројатно независно, подоцна дојде и А. Смердел, како што видовме и понапред) како позитивен со своја забелешка и едно ограничение: *со онаков текст на дефиницијата* т. е. со παθημάτων одн. μαθημάτων κάθαρσιν *проблемот на трагичната катарса е навистина нерешлив.* Во тоа можеше да се увери и самиот А. Ничев од свој сопствен обид, како што

[13]) В. напред, белешка бр. 2. — Осврtот на нашата статија се наоѓа на стр. 136 итн.

[14]) Спом. дело стр. 37. — Ако А. Гудеман имаше донекаде право да му каже на Х. Оте дека не ги познава ракописите и текстовата критика, кога овој тврдеше дека лекцијата παθημάτων е конјектура од Тринкавели не знаејќи дека вака стои во $R^1$, во Tract. Coislin. и дека стоело во Σ, како што се гледа од сирискиот и арапскиот превод, тогаш многу помалу право има А. Ничев да ги повторува овие Гудемановi причини и за нашиов случај, зашто нам ни беше јасно дека παθημάτων не е конјектура од Тринкавели нам. μαθημάτων, но само го истакнавме ова неслагање на ракописите за да се види дека тука нешто не е во ред.

му показа неговиот софиски колега Г. Михаилов. Ние не мислиме тука да се задржуваме повеќе на тоа негово разрешување на трагичната катарса, зашто е сосема доста и она од Г. Михаилов, само ќе ги потврдиме уште еднаш овоговите зборови од заклучението: дека теориите на А. Ничев за „погрешното мнение“ и за „најубавата трагедија“ се навистина „кули од карти“ или, уште поточно, балони од сапуновица.

Но, кога зборуваме за текстовата критика и за ракописите, треба да кажеме дека случајот со Ар. дела одн. со Поетиката и нејзините ракописи не е обичен, а особен, и дека не треба да ја заборавиме или дури и занемариме традицијата за неговата библиотека и неговото литерарно наследство што ни ја запазиле Страбон, Плутарх и др.[15]) Според таа традиција библиотеката и ракописите од извесен број Ар. дела без малу три века по неговата смрт биле непознати за пошироката јавност. Тие дошле прво до рацете на неговиот ученик Теофраст којшто ги оставил на својот ученик Нелеј а овој на своите роднини во Скепсида во Мала Азија. Овие, од страв да не им ја земат Аталидите библиотеката со ракописите за големата јавна библиотека во Пергам, ги скриле нив под земја во некој канал кај што настрадале од мувла и црвја. Најодзади ги продале за скапи пари на некој си богат библиофил Апеликонт кој ги донел во Атина. Кога ја заземале Атина војниците на Сула, паднале ѝ оние во рацете на победникот којшто ги пренел во Рим. Тука ја видел и ја оценил вредноста на библиотеката и ракописите граматичарот Тиранион којшто и ги издал, откога ги дал на перипатетичарот Андроник да ги каталогизира. *Состојбата на ракописите на Ар. дела а особено на Поетиката наполно ја потврдува онаа традиција* т. е. *дека Поетиката,* како и другите негови дела, *биле во таква жалосна состојба пред издавањето што морал нејзиниот издавач* (не е важно дали бил прв Апеликонт, Тиранион или Андроник, но секако не многу покасно од времето на Сула) *да ги поправа и дополнува оштетените места,* а кај што тоа не било возможно да го остава текстот недополнет.[16])

Само по себе се разбира дека поправањето и особено дополнувањето на Ар. текст не можело секој пат да се изврши добро и успешно, зашто оваа работа баш и е најтешкиот дел на филологијата: да се погоди точно мислата и сите зборови на авторот. Затоа и денес уште, и покрај неуморното работење и настојување на филолозите од по-

---

[15]) Strab. XIII cap. 54 (p. 608/9); ср. и Plut. Sulla 26.

[16]) Според Страбона (в. го цитатот во резимето) Апеликонт направил нови преписи на Ар. дела и се обидувал да ги поправи и дополни оштетените места и ги издал делата со полно грешки.

следните неколку векови да ни го предадат што поверно и поточно Ар. текст, во него има толку празнини и толку несигурни и неавтентични места и зборови, понекогаш и неавтентични повторувања, што не би можело да се рече за сите места од Поетиката дека претставуваат *сигурен оригинален* т. е. *автентичен текст,* дури и кога таков текст ни предаваат сите до денес запазени ракописи и преводи или парафрази од изгубени ракописи, зашто и најстарите се само преписи, кој знае од која рака, од она прво јавно издание што беше направено во времето на Сула одн. Цицерон, поправено и дополнето од раката на некој граматичар, помлад за речиси цели три века од авторот на Поетиката.

Ако е ова така, а ова је највероjатно така, зашто за тоа зборуваат споменатите податоци од Страбон, Плутарх и др., што се потврдуваат од друга страна со состојбата на Ар. текст во сите останати ракописи од Поетиката, тогаш каква поголема вредност за нашиов случај може да има оној замислен најстар грчки ракопис од 5—6. в. од којшто бил направен сирискиот превод од X в. и арапскиот превод од друга рака, кога е за 5—600 години помлад од првото јавно издание кое веќе си ги носело сите слабости и недостатоци на еден поправен и дополнет а не автентичен Ар. текст. Затоа тука не може да ни помогне ни замислениот грчки ракопис од 5—6. в., ни неговиот сириски превод од X век, ни Абу Бишр Мата, ни Авероес, па најсетне ни самиот критички апарат на Гудеман колку и да е тој вреден и скапоцен.

Ние со ова не сакаме ни најмалу да го потцениме трудот и успехот на Ј. Ткач[17]), А. Гудеман и на сите останати нивни претходници[18]) што се толку многу заслужни за она што го имаме ние денес од и за Ар. Поетика, но баш затоа и треба да не останеме само дотаму кај што застанал Гудеман, или дури и да се вратиме назад, не водејќи сметка за резултатот до којшто дошол самиот Гудеман: дека *проблемот на Ар. траг. катарса не може да се реши,* ние додаваме, *на досега познати начини и со досега употребените средства* и *држејќи се круто и слепо за догмите на текстовата критика а заборавајќи дека случајот со Ар. дела е одделен и особен.* Не е случајно кога и југословенскиот изучувач на проблемот за Аристотеловата катарса А. Смердел дошол до истиот негативен резултат: дека проблемот е еден ἀδύνατον καὶ παρὰ ταῦτα οὐδέν.

Ако А. Ничев навистина ги цени постиженијата на А. Гудеман кога сака од овега да ни чита и лекции, зошто

[17]) J. Tkatsch, Die arabische Uebersetzung der Poetik des Aristoteles und die Grundlage der Kritik des griech. Textes, Wiener Akademie der Wissenschaften, Band I, 1928; Band II, 1932.

[18]) Како што се I. Vahlen, L. Spengel, E. Susemihl и многу други.

тогаш самиот така лесно го занемарува резултатот на истиот Гудеман и се враќа по старите добро изгазени и бесплодни патишта да го бара решението на трагичната катарса не бирајќи средства и начин во изнасилувањето на своите две .теории 1) за „погрешното мнение“ и 2) „за најубавата трагедија“? Дали само затоа да даде школски пример како не смее да се работи во барањето научната вистина, зашто непристрасниот суд и заклучоците на неговиот колега Г. Михаилов тоа најарно го доказаа и го илустрираа.

*Од ниедно јасно место на Аристотел не се гледа дека тој знаел и за трагичната катарса покрај музичката*, освен од нејасното и сомнителното место од крајот на дефиницијата на трагедијата. Формулацијата δι' ἐλέου καὶ φόβου περαίνουσα τὴν τῶν τοιούτων π. κ., како што показавме во нашиот доцна пријавен реферат за II Меѓународен конгрес на класичните студии[19]) и како што се гледа од нашата статија во Жива Антика IV стр. 209 инн., не може да биде автентична баш поради зборовите παθημάτων одн. μαθημάτων κάθαρσιν.

Граматичката и лексичката анализа на текстот од дефиницијата на трагедијата што ја извршил А. Смердел во својата дисертација за Аристотеловата катарса[20]) ги потврди зборовите на А. Гудеман[21]) дека зборот κάθαρσιν во дефиницијата е употребен во фигуративно значење т. е. нешто што е во спротивност со Ар. правило за поставување добра дефиниција. *Значи Аристотеловата дефиниција на трагедијата не е аристотеловска зашто не одговара на неговото правило од Топиката* (VI 139b 30)[22]).

Анализата што ја продолживме и проширивме ние, нè увери уште повеќе во неавтентичноста на зборовите παθημάτων κάθαρσιν. Еве како и зошто: *Терминот* παθημάτων *(или* μαθημάτων) κάθαρσιν *не е сосем прецизен и јасен зашто во таква формулација генетивот* παθημάτων *(или* μαθημ.) *може да има барем три функции, како* 1) *генетив објективен*, 2) *ген. сепаративен* и 3) *ген. субјективен* (како што го разбрал H. Weil), од кај што се добиваат три различни значења, *што е пак во остра спротивност со другото правило од неговата Топика* (VI 139b),

---

[19]) Одржан во Копенхаген од 23—28 август 1954 година. Нашиот реферат не можеше да биде читан зашто бил доцна пријавен.

[20]) Спом. дело стр. 66—95. — В. особено стр. 91 и 95.

[21]) Спом. дело (в. бел. 9) на стр. 171.

[22]) „Εἰ γὰρ κατὰ μηδένα τῶν τρόπων ἱκανῶς εἴρηται, δῆλον ὅτι οὐκ ἂν ὡρισμένος εἴη κατὰ τρόπων. Ἄλλος, εἰ κατὰ μεταφορὰν εἴρηκεν, οἷον εἰ τὴν ἐπιστήμην ἀμετάπτωτον ἢ τὴν γῆν τιθήνην ἢ τὴν σωφροσύνην συμφωνίαν. ΠΑΝ ΓΑΡ ΑΣΑΦΕΣ ΤΟ ΚΑΤΑ ΜΕΤΑΦΟΡΑΝ ΛΕΓΟΜΕΝΟΝ“.

зашто тука Ар. изрично забранува употребување зборови одн. изрази со повеќе значења во дефинициите[23]).

Во онаква формулација и зборот περαίνουσα, којшто инаку не кажува ништо особено, добива повеќе или помалку фигуративно значење, зашто основното му е *свршувајќи, завршувајќи*, — значи и овој би се противел на споменатото правило од Топиката (VI 139b 30).

Дека сето ова е сосем реално, секој што знае малу грчки може и сам да се увери т. е. да ја провери точноста на нашата анализа.

При ваква ситуација ние имаме да бираме едно од двете: 1) или да земеме дека Ар. тука заборавил на своите правила од Топиката и допуштил да дојде во сукоб со својата логика; 2) или изразот παθημάτων (одн. μαθημάτων) κάθαρσιν не е автентичен.

Сите оние што се определуваат свесно за првото, свесно или несвесно го обвинуваат Аристотела дека се скарал со својата логика кога можел вака немилосно да ги гази самиот од себе поставените норми и дека не знае или пак не сака да искаже јасно една мисла и да ја оформи точно и недвосмислено дефиницијата на трагедијата, иако тој истиот дал издоста докази, како што се гледа од целото дело на Поетиката, дека нему тоа му било сосема јасно, имено што е трагичен ефект и како треба овој да се постигне.

Ние сосема свесно се определуваме за второто: *изразот* παθημάτων (или μαθημάτων) κάθαρσιν *не може да биде автентичен. Ваков неаристотеловски, нејасен* и *двосмислен, израз кој е во полна спротивност со правилата за поставување добра дефиниција* што ги формулирал „таткото на логиката", *може да биде само лошо измислено дополнение на секако оштетениот на ова место Ар. текст. Дека е тоа една невешта и неуспешна конјектура* на оној прв издавач на Ар. дела од времето на Сула или нешто подоцна, *се потврдува со самиот Ар. коментар кон дефиницијата на трагедијата кај што нема ни еден збор за терминот* παθ. κάθαρσιν иако се најдуваат во него објаснения и толкувања за многу поневажни и појасни елементи од дефиницијата.

*За формулацијата* δι' ἐλέου καὶ φόβου περαίνουσα τὴν . . . *Ар. зборува во коментарот и тоа во XIII и XIV глава на Поетиката* и ги објаснува тука доста подробно и многу стручно и убаво зборовите ἔλεος и φόβος, *но нема тука ни*

[23]) „εἷς μὲν οὖν τόπος τοῦ ἀσαφῶς, εἰ ὁμώνυμόν ἐστι τινι τὸ εἰρημένον, οἷον ὅτι ἡ γένεσις ἀγωγὴ εἰς οὐσίαν ἢ ὅτι ἡ ὑγίεια συμμετρία θερμῶν καὶ ψυχρῶν, ὁμώνυμος γὰρ ἡ ἀγωγὴ καὶ ἡ συμμετρία· ΑΔΗΛΟΝ ΟΥΝ ΟΠΟΤΕΡΟΝ ΒΟΥΛΕΤΑΙ ΛΕΓΕΙΝ ΤΩΝ ΔΗΛΟΥΜΕΝΩΝ ΥΠΟ ΤΟΥ ΠΛΕΟΝΑΧΩΣ ΛΕΓΟΜΕΝΟΥ".

*еден збор за катарсата, за изразот* παθημάτων (или μαθ.) κάθαρσιν.

*Аристотел мораше во овие две глави да зборува за трагичната катарса ако беа автентични зборовите* παθ. κάθαρσιν, *тука пред сè, во XIII и XIV*, а не само во VI глава, како што сакале да уверат В. Христ[24]) и А. Гудеман[25]) со утврдувањето на испуштен текст од Поетиката, на една лакуна зад зборот μέλους (1449b 30). Но во XIII и XIV гл., колку и да бара човек, не може да најде место за таква една лакуна, оти овие две глави се најполни и најубаво обработени тукуречи во целата Поетика.

Но има нешто друго што се објаснува во тие глави а во врска со ἔλεος и φόβος — ΠΡΑΓΜΑΤΩΝ ΣΥΣΤΑΣΙΝ, и *оттогаш тука* сосем подробно *објасни Ар. што е трагичен ефект* — τὸ τῆς τραγῳδίας ἔργον — и *како треба овој, одн.* ἔλεος и φόβος, *да се постигнува* т. е. *преку составот на такви* (= *жалосни* и *страшни) события* — низ композицијата на фабулата, или, да кажеме со јазикот на Аристотела, низ ΠΡΑΓΜΑΤΩΝ ΣΥΣΤΑΣΙΝ, го завршува својот прекрасен коментар со ова карактеристично и значајно место со кое уште еднаш се потврдува неавтентичноста на παθ. κάθαρσιν а автентичноста на ΠΡΑΓΜΑΤΩΝ ΣΥΣΤΑΣΙΝ: περὶ μὲν οὖν τῆς τῶν ΠΡΑΓΜΑΤΩΝ ΣΥΣΤΑΣΕΩΣ καὶ ποίους τινὰς εἶναι δεῖ τοὺς μύθους εἴρηται ἱκανῶς.

Но да се вратиме на А. Ничев и да видиме уште какви недостатоци ни најдува во нашата куса статија. Тој на стр. 136 понатака дословно вели:

„По-важно е обаче, че и при четене παθημάτων и при четене μαθημάτων, дефиницията говори за въздействието върху зрителя, за нейната функционална страна. Това е неоспоримо и поради други факти: 1) В Политиката . . . Аристотел обещава да говори за катарзиса другаде — „в книгата си за поетическото изкуство“. 2) Неоплатоникът Ямблих . . . който, без съмнение, е разполагал с авторитетни източници на Аристотелевите естетически възгледи, тълкувайки, макар и своеобразно, трагедията, говори за нейното морално въздействие върху зрителите. У него „очистването“ . . . е именно функция на трагедията. 3) Неоплатоникът Прокъл . . . говори също за нейните функции, като вместо Аристотелевото понятие κάθαρσις употребява понятията ἀπέρασις и ἀφοσίωσις. Освен това, според Прокъл, който ще да е бил добре за-

[24]) B. W. Christ во неговото кратко издание на Поетиката: Aristotelis De arte Poetica liber, Lipsiae 1907 (edit. stereotypa) во критичкиот апарат под текстот на стр. 7: 31 explicatio καθάρσεως a scriptore ipso, polit. VIII 7 p. 1341b 40 promissa lacuna hausta esse videtur.

[25]) Во спом. дело на стр. 38 во крит. апарат под текстот стои: „*31.* post μέλους lacunam statuit Gudeman, in qua Aristoteles quid significaret κάθαρσις explicuit . . .“

познат с философските дискусии на древността, теорията за катарзиса е възражение на Аристотел срещу Платон, който изхвърля трагедията от своята „идеална" държава, именно във връска с нейното вредно въздействие. Аристотел мотивира възраженията си също с данни за въздействието на трагедията, а не с данни за нейния технически строеж, както смята авторът на разглежданата статия."

Вака може да заклучува навистина човек којшто сосем буквално ја сфатил нашата мисла изразена на стр. 13 од нашата статија за којашто зборуваме и подолу и ја цитираме на стр. 101, или којшто нарочно сака да ја искриви нејзината смисла за да го покаже своето „длабоко" познавање на историски и литерарни факти и поправо да чука на отворена врата.

Аристотел навистина зборува во осмата книга (глава 7) на Политика за катарсата. Но за каква катарса? За трагична ли? — Не! туку за музичката. Тоа е сосем друга работа, позната доста добро на Грците уште од пред Аристотел. — Вистина е и дека Ар. ветува на истото место дека ќе зборува за неа појасно во делата одн. книгите за Поетиката, а исто е така јасно за секој човек што знае правилно да чита дека овие зборови не можат никако да се однесуваат на она нејасно место од дефиницијата, како што е јасно и дека не мораат да се однесуваат на овој дел од Поетиката што ни останал од Ар. Тие би можеле, секако поверојатно, да се однесуваат на оној денес изгубен дел кај што Ар., повеќе и поопстојно одошто во Политиката, зборувал за музиката и за разните нејзини својства и „воздејствија", зашто, повторуваме, местото од Политиката *не се однесува на траг. катарса*, како што тоа излегува од фамозната формулација на крајот од дефиницијата на трагедијата, *туку на музичката*. Sapienti sat!

Тврдењето дека неоплатоникот Јамблих располагал „без сомнение" со поавторитетни „источници на Ар. естетички возгледи" одошто ние денес нема ништо заедничко со стварноста, зашто спаѓа во областа на недокажани хипотези. За да се собори една веројатна хипотеза со друга, треба последнава да базира на посигурни аргументи а не на послаби. Изразот „без съмнение" можеше да се употреби само тогаш ако имавме за тоа сигурни податоци литерарни и стварни, а за Јамблих, којшто, како вели и А. Ничев, ја толкува трагедијата „своеобразно" — тоа е, се разбира, најблаго речено за да не ослабне силата на неговите „јаки" аргументи за „въздействието" на трагедијата „върху зрителите" — треба да се каже дека живеел 5—600 години по Ар. и тешко да располагал со подобро издание на Ар. дела и особено на Поетиката одошто ние денес, зашто и тој како и 100 години помладиот неоплатоник Прокло, по се-

која веројатност, го читале Ар. во поправено и дополнето издание (веројатно од Тиранион, од времето на Сула или малку подоцна), источникот на сите денешни и на оние изгубени ракописи од коишто беа направени и сирискиот и арапскиот превод.

Фактот дека Прокло не зборува за κάθαρσις но за ἀπέρασις и ἀφοσίωσις како и неговите зборови τοῦτο δ' οὖν πολλὴν καὶ τῷ 'Αριστοτέλει παρασχὸν αἰτιάσεως ἀφορμὴν καὶ τοῖς ὑπὲρ τῶν ποιήσεων τούτων ἀγωνισταῖς πρὸς Πλάτωνα λόγων, како што увидел и претпазливиот Гудеман[26]), говорат за тоа дека не треба за полемиката со Платон да се зема само и пред сè Аристотел но и оние другите противници, останати анонимни кај Прокла, и дека оттаму, од тие „анонимни", можеле да произлегуваат и изразите ἀπέρασις и ἀφοσίωσις.

Но, прво, Јамблих онде не го споменува Ар., а Прокло така нејасно зборува за него во врска со траг. катарса не споменувајќи го воопшто овој технички термин но ἀπέρασις и ἀφοσίωσις, што не би можел човек оттаму нешто повеќе да каже, а секако ништо сигурно за траг. катарса и дали навистина Ар. знаел за оваа, зашто честите дискусии и полемики што се воделе од разни философски школи, а особено во Академијата по Платон и Аристотел, врз многубројни спорни прашања и проблеми, можеле така неодговорно да го употребуваат авторитетот на големите основатели и, доста веројатно, да им припишуваат и зборови и цели дела многу често со тенденција да го злоупотребат нивниот авторитет. Затоа не можеме секоја хипотеза, дури и кога доаѓа од авторитети какви што биле Виламовиц или Гудеман, да ја примиме без резерва. Ќе им веруваме пак само на оние кои се добро документирани и убедливи од секоја гледна точка.

Многу е *поверојатно да се претположи дека и едниот и другиот неоплатоник ја читале Ар. Политика и го пренесле*, како и толку други „учени" од поновите векови, *она што се зборува тука за музичката катарса на оние нејасни зборови од дефиницијата на трагедијата* и така го збркале и заметкале уште повеќе и онака тешкиот проблем за траг. катарса. Се разбира дека сите бранители на Ар. траг. катарса и на предадениот текст παθημάτων (или μαθημάτων) κάθαρσιν како „сигурен" и „оригинален" ќе се фаќаат за овие несигурни философи како давеник за сламка.

По анализата на текстот од дефиницијата на трагедијата, од која се виде дека изразот παθημάτων κάθαρσιν не може да биде автентичен, тука можеме да потцртаме *дека тој во таква формулација не е познат од ниедно друго место во целата грчка литература* а не само кај Ар. За да го примиме тој неаристотеловски термин за автентичен, Аристо-

[26]) В. го спом. дело стр. 169—170.

телов, треба навистина да имаме за Ар. сосем лошо мнение како по однос на неговиот јазик и стил така и за неговата мисла и логика. Зарем навистина Ар. не бил во состојба да го избегне оној двосмислен израз παθημάτων κάθ. и оној излишен збор περαίνουσα со еден покус и прецизен израз καθαίρουσα τὰ τοιαῦτα πάθη или καθαίρουσα τῶν τ. παθῶν или слично, зависно од тоа што сакал точно да искаже? *Туку како и да кажел, со тоа не би ја исказал најважната и најбитната одлика на трагедијата,* а секако Ар. тоа го знаел и пред нас и тука можеме слободно да кажеме дека во овој однос ние можеме да бидеме само негови подобри или полоши ученици.

Ако истакнатиот пруски професор и прочуен филолог Виламовиц можел тука да го изгуби своето трпение и нервозно да заклучи:

„. . . Es ist Zeit, daß wir uns von der aristotelischen Definition befreien; man bedauert fast, daß sie in der Neuzeit nicht so unbeachtet geblieben ist, wie das im Altertum der Fall gewesen ist . . .“[27])

тоа е уште една причина повеќе за тоа, дека решението на таканар. Ар. трагична катарса не може да се бара по оној обичен пат како што оделе речиси сите пред Виламовица и повеќето по него, но по еден нов пат како што се обиделе неколку помалку познати имиња во класичната филологија, по пат на конјектура, по пат на divinatio[28]).

Ако V. Ogrodziński[29]) со својата конјектура μυθημάτων нам. παθημάτων одн. μαθημάτων не успеал повеќе да му се приближи на вистинското решение, H. Otte[30]), барем во почетокот, но сосема несвесно, толку му се имаше приближено со предложената конјектура πραγμάτων, што е просто за чудење како не го открил целиот термин ΠΡ. ΣΥΣΤΑΣΙΝ, туку, бидејќи немаше смелост или, можеби, и среќа да се усомни и во вториот збор κάθαρσιν а не само во παθημά-

---

27) Во неговата расправа Die griechische Tragödie und ihre drei Dichter, Berlin 1928, стр. 63.

28) Сепак не можеме да не ги цитираме тука овие вистинити и карактеристични зборови на еден од најдобрите познавачи на грчката трагедија, на истиот Виламовиц од неговото дело Euripides, Herakles I, Berlin 1889, стр. 109:

„Dieses Kleinod der aristotelischen Lehre können wir nicht brauchen, mag es auch das unschätzbarste sein. Man kann doch darüber keine Worte verlieren, daß eine kathartische Wirkung weder Aischylos erstrebt noch die Athener erwartet haben. Mag der Philosoph auch noch so scharf und fein die Wirkung beobachtet haben, welche eine Tragödie auf das Publikum oder auf ihn bei einsamem Lesen ausübte: diese Wirkung war Dichtern und ihrem Volke unbewußt“.

29) In catharsin tragicam observationes aliquot, Eos XXXI, 1928, стр. 263 инн.

30) Во неговата прва расправа Kennt Aristoteles die sogenannte tragische Katharsis? Berlin 1912.

των, подоцна мораше да ја напушти и самиот својата конјектура, оти во врска со κάθαρσις и παθ. можеше да го значи истото[31]).

Зад овие дојдоа и негативните заклучениja на Гудеман и Смердел да го потврдат разочарувањето на Виламовиц дека проблемот е еден ἀδύνατον т. е. нерешлив.

Во следниот пасус нашиот критичар „доследно" дошол до вакво заклучение:

„Следователно, колебанието между παθημάτων и μαθημάτων не може да бъде основание да се постави, вместо някое от тях, съвсем несигурното и никъде незасвидетелствувано πραγμάτων, още повече че това е сврзано с промяната на сигурното κάθαρσιν в σύστασιν. Подобна промяна би следвало да се нарече не „смело заключение" (9), а произволно и безцермонно изопачаване на сигурния оригинален текст."

Одејќи доследно по редоследот на своите мисли и не водејќи сметка за стварниот однос на работите и мислите од Ар. Поетика навистина А. Ничев можеше да стигне само до такво заклучение. Ако ова заклучение и вакво резонирање не беше само резултат на една субјективна тенденција, да се оправда по секоја цена „точноста" на своето „решение" на сложениот проблем за траг. катарса, ќе го охарактеризиравме како крајна неинформираност во областа на текстовата критика, зашто Ничев со горното категорично отфрлање конјектурата во принцип, а не само на нашата (конјектура и значи дополнение одн. промена на нешто што не е „засвидетелствувано" на она место во текстот од ракописите), навистина сака да ја избрише од филологијата најважната и најосетливата нејзина дисциплина. Иако во оваа дисциплина се правеле и се прават на разни страни многу грешки, таа си останува како најздрава и вечно млада другарка на литературата, зашто баш со нејзината и со помошта на семошната логика и се откриваат грешките и се утврдува вистината.

Има многу конјектури што се покажале како неточни, но има уште повеќе, особено од добрите мајстори на текстовата критика, каков што бил на пр. Мадвиг, добри и би била голема срамота за еден филолог да ја отфрли a priori секоја конјектура со онаква мотивација како што ја формулирал нашиот критичар.

Ќе потсетиме на ова место на карактеристичните зборови на еден од поновите мајстори во споменатава научна дисциплина, на Паул Мас (во делот за Текстовата критика од прирачникот на Gercke—Norden):

---

[31]) H. Otte во втората расправа Neue Beiträge zur aristotelischen Begriffsbestimmung der Tragödie, Berlin 1928.

„Daß die Konjekturalkritik eine Zeitlang grundsätzlich bekämpft wurde, sei als vorübergehende Verirrung der Forschung nur eben erwähnt. Natürlich ist es viel schädlicher, wenn eine Verderbnis unerkannt bleibt, als wenn ein heiler Text zu Unrecht angegriffen wird. Denn jede Konjektur reizt zur Widerlegung, durch die das Verständnis der Stelle jedenfalls gefordert wird, und nur die besten werden sich durchsetzen; dagegen die nicht bezeichnete Verderbnis schädigt den stilistischen Gesamteindruck, und *wer eine richtige Konjektur verkannte, setzt sich zu allem andern dem Vorwurf der Undankbarkeit, wenn nicht gar des Neides aus . . .*"[32]) (подвлековме ние).

А. Ничев кажува дека е „съвсем несигурно и никъде незасвидетелствувано ΠΡΑΓΜΑΤΩΝ" и дека е сосем „сигурно" κάθαρσιν; дека промената што сме ја извршиле ние би требало да се нарече „произволно безцеремонно изопачаване на сигурния оригинален текст". Но што е *сигурно* а што *несигурно?* Дали треба повторно да го цитираме П. Мас од Герке-Норденовиот прирачник? Туку може којшто сака и самиот да си го најде и прочете соодветниот дел од споменатото дело (II стр. 6—11).

*Она што е сигурно во ракописите тоа не мора секогаш и по секоја цена да биде сигурно и во архетипот* т. е. во оригиналниот текст на еден автор, не мора да биде автентично. Во дадениов случај за А. Ничев е сигурно κάθαρσιν оти така стои во сите запазени ракописи и преводи, и исто така, или нешто помалку, но сепак сигурно и παθημάτων оти вака стоело во најстарите, а несигурно ΠΡΑΓΜΑΤΩΝ ΣΥΣΤΑΣΙΝ оти тоа на она место не е „засвидетелствувано" во ниеден ракопис.

А како стои стварниот однос на *сигурното и несигурното?*

За неговите „сигурни" παθημάτων κάθαρσιν во целото дело на Ар. Поетика (и во целата грчка литература) нема ни еден збор, а за *несигурното* ΠΡΑΓΜΑΤΩΝ ΣΥΣΤΑΣΙΝ *Аристотел зборува со одушевеност и дури страствено без малу низ целото дело,* што е и сосема природно кога *е ова најважниот и најбитниот дел на трагедијата,* кога ΠΡΑΓΜΑΤΑ и ΜΥΘΟΣ (а ова е со други зборови ΠΡΑΓΜΑΤΩΝ ΣΥΣΤΑΣΙΣ) *се цел на трагедијата,* кога изразот ΠΡΑΓΜΑΤΩΝ ΣΥΣΤΑΣΙΣ (одн. ΣΥΝΘΕΣΙΣ) е повторен во Поетиката 6 пати полно и директно а 18 пати неполно и индиректно.

Текстот од ракописите не е догма. А. Ничев тоа секако треба да го знае, а уште повеќе кога во својата расправа ги цитира класиците на марксизмот што се бореле низ целиот свој живот против догматско применување на

[32]) В Paul Maas: Textkritik во Einleitung in die Altertumswissenschaft (herausgegeben von Alfred Gercke und Eduard Norden) I. Band (Dritte Auflage), Berlin und Leipzig 1927, дел 2 на стр. 9.

марксистичката теорија, против догмата во научната работа и животот.

*Сигурно во еден текст е она што се потврдува од самиот автор и што е во склад со неговата теорија или мироглед* одн. *со неговите возгледи, а несигурно она што не се потврдува од контекстот и од целото дело* (земено во пошироката смисла на зборот) *од еден автор.*

Аристотел за траг. катарса (во формулацијата παθημάτων или μαθημάτων κάθαρσιν) нема ни еден збор во целото свое дело, зашто, ќе повториме уште еднаш, во неговата Политика се зборува за музичката а не за трагичната катарса. Оној што сака да критикува треба да знае правилно да ги чита грчките текстови и да го разбере таткото на логиката и науката воопшто без искривување и заматување на неговите јасни мисли и теории.

Кога А. Ничев на истата страна продолжува: „В прочем, нека разгледаме най-внушителния (поне на пръв поглед) довод в подкрепа на πραγμάτων σύστασιν. Това е обстоятелството, че на няколко места след дефиницията Аристотел говори за σύστασις (или σύνθεσις) πραγμάτων како за най-важна съставка на трагедията. Тъй като, според автора, никъде в дефиницията не се говори за тази важна съставка, той смята, че изследвачът справедливо би могъл да я допълни", ние мораме да му одговориме дека, да беше и така, како што вели тој, па сепак би терало на размислување, а непристрасните филолози би ја виделе вистината. Но дали е само така и толку малце истакната важноста на оваа најважна „съставка" на трагедијата?

Ако ние од оваа или онаа причина сме пропуштиле да ја истакнеме тежината на Ар. зборови: ὥστε ΤΑ ΠΡΑΓΜΑΤΑ καὶ ὁ ΜΥΘΟΣ ΤΕΛΟΣ ΤΗΣ ΤΡΑΓΩΙΔΙΑΣ· ΤΟ ΔΕ ΤΕΛΟΣ ΜΕΓΙΣΤΟΝ ΑΠΑΝΤΩΝ, зарем објективниот филолог и критичар што знае да го чита Аристотела не можел да го прочита ова, кога сме го потцртале и ние на стр. 10 од нашата прва статија со истиот овој верзал како и сега, иако не сме наблегнале „сосем убедливо" на неговата содржина. Туку, ете ние сме виновни што се задоволивме само со потцртувањето, а сега гледаме дека тука навистина сме пропуштиле да ја истакнеме уште како важната и неоценимата вредност и значење на горните зборови.

*Дали е навистина* така *малу важна оваа „съставка"* кога *во неа лежи* и *целта на трагедијата?* Или можеби ние не го разбираме добро Аристотела? Или пак и самиот Аристотел не е начисто со својата логика кога си поставува и ваква цел покрај онаа за која зборувале толку филолози порано и за која се залага и А. Ничев во врска со „функционалната страна на трагедијата", т. е. покрај „очистувањето" одн. „прочистувањето на афектите жал и страв", покрај

катарсата? *Туку нема нигде ни еден збор за оваа цел на трагедијата* т. е. за παθημάτων κάθαρσις *во целото Ар. дело.*

Но А. Ничев ни докажува:

„В същност, авторът погрешно твърди, че в дефиницията не се говори за πράγματα. Аристотел говори по този въпрос, като го поставя на първо място, подчертавайки по такъв начин още веднъж важността му. Той казва, че трагедията е μίμησις πράξεως σπουδαίας καὶ τελείας . . . Това е указание именно за „състава на събитията“, за сюжетната обработка на трагедията. В понятието πρᾶξις лесно могът да се видат ония πράγματα, за които Аристотел говори на различни места в Поетиката и които авторът на статията привежда. Следователно, за „състава на събитията“ Аристотел говори още в началото на дефиницията, за да не става нужда, както смята авторът, да се повтаря в края. Това, заедно с изброените погоре съображения, е сериозен довод в подкрепа на твърдението, че, засягайки катарзиса, Аристотел говори за функционалната страна на трагедията.“

Не може да се каже дека во целиот овој пасус нема никаква логика, но таа е онаа логика својствена на нашиот критичар, којшто е склон, поради слабо познавање на деталите, на некои елементи од јазикот и стилот — посебно на Аристотела, да ги смеша претставите и поимите и да ни сервира киселина за вино, или е пак толку силно заљубен во своите две теории, што е готов за нивна љубов да жртвува сѐ, секоја смисла за здраво резонирање. Зарем зборот πράγματα и зборот πρᾶξις имаат исто значење кај Аристотела и во грчкиот јазик воопшто?

Иако сите ΠΡΑΓΜΑΤΑ од една трагедија ја чинат фабулата т. е. ΜΥΘΟΣ; иако ΜΥΘΟΣ е истовремено и ΜΙΜΗΣΙΣ ΠΡΑΞΕΩΣ и ΠΡΑΓΜΑΤΩΝ ΣΥΣΤΑΣΙΣ, сепак тие не се идентични и секое од овие три си има и своја посебна нијанса. Ако ΜΥΘΟΣ не е дословно споменат во дефиницијата, тој се содржи во поширокиот т. е., од друга страна земено, во потесниот поим ΤΡΑΓΩΙΔΙΑ којшто се определува, но не значи дека покрај ΜΥΘΟΣ одн. ΜΙΜΗΣΙΣ ΠΡΑΞΕΩΣ не смее или не треба да се употреби во дефиницијата и другиот, неполниот синоним ΠΡΑΓΜΑΤΩΝ ΣΥΣΤΑΣΙΣ, зашто едниот зборува за целоста на дејствието, а во другиот баш прекрасно се искажува единството на дејствието во составот на собитијата, за трагедијата поодделно и типично, *во составот на жалосните и страшните собитија, зашто за оваа е баш својствено, преку такви собитија да го постигнува трагичниот ефект* т. е. *жалта и стравот* (в. Ар. Поет. гл. 13—14).

Затоа е и смешно кога А. Ничев се повикува на гл. XIII од Поет. за да докаже оти ние грешиме кога тврдиме дека Ар. не зборува „за целта и ефектите на трагедијата од етичка или психолошка гледна точка“. А колку ли е далеку од

Аристотела самиот тој кога тврди дека Ар. „от етически“ — а не од уметнички — „съображения“ препорачува да се зема за херој средниот човек и дека Ар. тука подига некаков „морално-правен въпрос за реакцията на зрителя по отношение на невиния герой“ итн.

Не можеме a priori да отфрлиме секаква врска со етиката на некои места од Ар. Поетика, а особено од коментарот, и да ни импутира некој вакво нешто, треба да е или неправеден или недобросовесен. Ние јасно казавме и ќе повториме: Аристотел не е никаков моралист, но пред се добар аналитичар на уметноста особено со своето солидно познавање на уметничката страна на трагедијата и епот. Ако Ар. *притаено* полемизира со својот учител против неговите погрешни возгледи по однос на трагедијата и поезијата воопшто, што може да го види и од нашиот текст на првата статија секој што чита правилно, тоа не значи дека и Ар. е моралист, каков што се јавува баш Платон, особено во својата Политеја, којшто бараше од етички соображенија да се исфрли трагедијата од неговата идеална држава.

Нигде од целата Поетика не се гледа дека и Аристотел од вакви исти соображенија настојува да се задржи трагедијата во Атина и во Грција; затоа и се зборува за „притаено полемизирање“, а ние ќе речеме: затоа и е голем Il maestro di color che sanno, многу поголем од својот учител филозофот-поет и фантастот и утопистот Платон, зашто знаеше да разликува идеи од стварност, поезија и филозофија од живот и историја, наука од уметност и литература. Затоа и е Аристотел тукуречи секогаш на земја, а неговиот учител обично во над- и вонземното царство на идеите.

И, ако е тоа така, како што го знаеме речиси сите дека е така, тогаш немаше потреба да ни се импутира за овој факт, оти сме сакале да речеме дека е Ар. сув формалист. Напротив, тој што сака да изведе заклучение само од некои зборови, што си ги зема произволно во нивното необично и лошо значење, се јавува како сув формалист и, дури и нешто потешко и понеубаво од тоа, говориме општо, како фалсификатор и клеветник.

Тешкиот проблем за траг. катарса не може да се реши со ефтина реторика и четење лекции од лошо разбрани и уште полошо исползувани источници, но само со вистинско задлабочување во Ар. текст и со правилно толкување на сите многубројни детали што се во врска со Аристотела и со неговата дефиниција на трагедијата.

Тука мораме да потсетиме уште еднаш на едно важно место од литературата, на статијата Tragoedia од K. Ziegler во Реалната енциклопедија[38]), за да покажеме дека во ре-

[38]) Pauly-Wissova, RE, Bd. VI A coll. 2032—3.

шавањето на нашиот проблем голем број познати и непознати личности и фактори имале свој удел, свој прилог. Еве ги неговите зборови:

„Fassen wir zusammen, was Aristoteles — außerhalb der Definition — über ἔλεος und φόβος und ihre Rolle in der T. sagt, so ergibt sich folgendes Bild. Die Dichtkunst ist dem angeborenen Nachahmungstrieb des Menschen und seiner Freude am Nachgeahmten (Nachgebildeten) entsprungen. Sie ahmt Handlungen nach und zerfällt je nach der Art der nachgebildeten Handlungen und nach den Mitteln der Nachbildung in verschiedene Gattungen. *Die T. ist diejenige Dichtungsgattung, die ernsthafte* d. h. *leidvolle und unter gewissen Umständen Mitleid und Furcht erregende Handlungen nachbildet.* (Die genaueren Bestimmungen bleiben hier außer Betracht.) *Das von der T. erweckte, ihr wesensgemäße Lustgefühl ist die Lust am Sehen und Hören von Nachbildungen Mitleid und Furcht erregender Handlungen.*

*Vergleichen wir dies mit dem Wortlaut der Definition, so müssen wir sogleich anerkennen, daß sie von diesen, im Text der Poetik teils vorher, teils nachher ziemlich ausführlich entwickelten Gedanken nichts enthält,* wenn wir auch andererseits zugeben müssen, daß sie nichts enthält, was jenen Darlegungen widerspricht, und daß die letzteren in der μίμησις πράξεως σπουδαίας implicite enthalten sind, insofern als die μίμησις die ἡδονή und das σπουδαῖον den ἔλεος καὶ φόβος in sich begreift. *Aber bei der großen Bedeutung dieser Elemente für Wesen und Wirkung der T. nach aristotelischer Auffassung bleibt es im höchsten Maße erstaunlich, daß in der Definition so gar nichts ausdrücklich von ihnen gesagt wird* — etwa, in Anlehnung an 1453b 11, παρασκευάζουσα τὴν ἀπὸ ἐλέου καὶ φόβου διὰ μιμήσεως ἡδονήν — und daß an der Stelle dieser zu erwartenden Bestimmung das berüchtigte Kolon δι' ἐλέου καὶ φόβου περαίνουσα τὴν τῶν τοιούτων παθημάτων κάθαρσιν steht, zu dessen Erklärung in der ganzen Poetik kein Sterbenswörtchen zu finden ist, weder über den Begriff der κάθαρσις noch über das Verhältnis derselben zum ἔλεος καὶ φόβος noch, wieso die κάθαρσις τῶν τοιούτων παθημάτων Zweck und Wirkung der T. ist. . . .“ (подвлековме ние).

Како што се гледа, има сепак „мала“ разлика меѓу овие и зборовите на А. Ничев во врска со πρᾶξις и πράγματα.

Зарем не е на место нашиот одговор дека баш за тоа и зборувал Ар. во крајот на дефиницијата — за ΣΥΣΤΑΣΙΣ ΤΟΙΟΥΤΩΝ (scil. ΕΛΕΕΙΝΩΝ ΚΑΙ ΦΟΒΕΡΩΝ) ΠΡΑΓΜΑΤΩΝ, само што историјата сакала малку да се насмее со сесилната памет и снага на науката и на нејзините претставители од цела една низа векови, кога забот на сеуништувачкото

време го оштети делото на Аристотела до таа степен, што морал несреќниот издавач-интерполатор на Поетиката да го поправи нечитливото автентично и јасно ΠΡΑΓΜΑΤΩΝ ΣΥΣΤΑΣΙΝ во нејасно и проблематично παθημάτων (или μαθημάτων) κάθαρσιν.

Имаше право славниот Улрих фон Виламовиц-Мёлендорф да се нервира кога не можеше тој да го најде решението на овој проблем; имале од своја страна, но само до некаде, право и оние што го прогласиле проблемов за ἀδύνατον, а имал уште како право и К. Циглер кога увидел (но подоцна немал право да заборави) дека *Ар. морал на крајот од дефиницијата да зборува за најбитната одлика на трагедијата*, за трагичниот ефект и како и каде треба тој да се постигне во трагедијата.

Ако К. Циглер не можел, од какви и да било причини, да го каже она што си го рековме за себе ние уште во 1942, а за другите јавно одвај дури во 1948, не значи дека тој или некој друг порано или подоцна не би можел да дојде до ова решение до кое дојдовме ние. Со ова не сакаме да кажеме дека до ова решение сме дошле држејќи ги сосема свесно во паметта споменатите зборови на К. Циглер, но тие можеле да бидат во нашата глава негде затулени, зашто неговата статија сме ја читале секако пред 1942.

А што да кажеме за овие зборови на А. Ничев?

„В заключение, фактът, че в дефиницията се говори за „състава на събитията“ (!?), за идейно-художествената обработка на сюжета, не изключва и не е изключил необходимоста да се говори и за функционалната страна на трагедията . . .“[34])

Дали А. Ничев тера шега самиот со себеси кога вели дека е *факт оти во дефиницијата се зборува за* СОСТАВОТ НА СОБИТИЈАТА т. е. за ΠΡΑΓΜΑΤΩΝ ΣΥΣΤΑΣΙΝ? А кој ја исклучил можноста да се зборува во дефиницијата и за функционалната страна на трагедијата? Не е вистина дека во нашето решение на дефиницијата не е изразена и *функционалната страна* на трагедијата, туку тој ги разбрал сосема криво и површно нашите, поточно, Аристотеловите зборови и мисли, сосема формалистички и догматски!

* * *

Да кажеме сега нешто и за начинот на критизирањето на А. Ничев со кој си позволил тој да го извалка убавото име и високата и одговорна задача на критичарот.

Начинот на кој е критизирано нашето ново разрешување на проблемот за Ар. таканар. траг. катарса, местото каде и како е поместена неговата „критика“ на нашата статија, како

[34]) Спом. дело на стр. 137 под крај.

и некои други околности, покажуваат дека Александар Ничев не сакал да го нарушува „убавото единство“ на неговите две „теории“ за „погрешното мнение“ (δόξα) и за „аристократската“ најубава трагедија (καλλίστη τραγῳδία), со сѐ што и двете, навистина во 1953, ги охарактеризира неговиот софиски колега Георги Михаилов како „кули од карти“, туку „критиката“ на нашата статија ја прибавил зад својата расправа како некој анекс или екскурс под заглавие „Нов опит на тълкуване на трагическия катарзис“. Со какви мисли го направил авторот ова, со добри или задни, во крајна линија тоа си е негова сопствена работа. Исто така негова лична работа е испраќањето на својот сепарат од споменатата расправа кај што се критикува и статијата од нашиот Годишен зборник I не до нашиот факултет а до белградскиот Семинар за класична филологија[35]).

Негова лична работа може да биде и неговиот „професорски“ став и возвишен „катедарски“ тон кога го „покажува“ нашето „непознавање“ на некои познати факти или нашето „произволно и безцеремонно изопачаване на сигурния оригинален текст“. Но неговото *изопачување на нашите мисли и зборови, на нашиот оригинален текст* (зашто овој не беше никако спорен а спорен е Ар. текст на Поетиката на многу места) *не е само негова работа.*

Ако Аристотел не е жив и не може сам да им одговори и да ги изобличи сите изопачувачи на неговите мисли и зборови, а тој би можел сам најарно да им одговори на сите, сепак толку многу останало од него, а пред сѐ неговата бесмртна логика, што сите тие изопачувачи и фалсификатори, порано или подоцна, ќе си го добијат својот одговор и своето место во науката онака како што си го заслужиле.

Да преjдеме прво кон последното — изопачување на нашиот беспорно оригинален текст. Уште во почетокот на неговата „критика“, неговата втора реченица гласи:

„Авторът смята, че въпросът е *изкуствено усложнен,* и предлага ревизия на текста на известното определение на трагедията в глава 6 на Аристотелевата Поетика . . .“ (подвлековме ние). Нигде во нашата статија не стои вакво нешто, дека проблемот на траг. катарса бил *искуствено усложнет.* Местото на коешто се однесува ова негово тврдење во нашата статија гласи:[36])

„Сметаме дека проблемот на трагичната Катарса остана нерешен најмногу поради тоа што *не е направено ништо за неговото упростување,* и то заради тоа што

[35]) Тука им благодариме на белградските колеги а првенствено на проф. Милош Н. Ђурић што не извести за објавената критика и ни ја испрати да ја прегледаме и прочитаме расправата на А. Ничев.

[36]) В. на стр. 137 при дно.

интерпретаторите се губеа во детаљи не држејќи се за текстот на Аристотеловата Поетика и објаснувајќи и дополнувајќи го Аристотела со Платона или пак со покасни философи и писатели кои можеби имаа по ова прашање сосема друго мнение“ (подвлековме сега).

Дали „не е направено ништо за неговото упростување“ и „проблемот на траг. катарса е искуствено усложнет“ се исти, идентични мисли и судови? Зар не е ова изопачување на нашиот оригинален текст?

И во нашиот суд имавме навистина нешто или и доста претерано кога сме рекле дека *ништо* не е сторено за неговото упростување, но колку ли е искривена нашата мисла кога ни се импутира дека сме рекле оти проблемот е искуствено усложнет, со сето што има навистина и „научници“ кои по својата природа одат свесно или несвесно кон усложнување и заметкување на проблемите наместо кон нивното упростување и разрешување.

Туку би можел човек да помисли дека ова е случајно изопачување или погрешно разбрана мисла од нашиот македонски текст, зашто на стр. 13 од нашата статија се вели за последните два збора од Ар. дефиницијата на трагедијата, за παθημάτων κάθαρσιν, следното:

> „Тие се или случајна невешта конјектура на некој „учен“ препишувач — схолиаст, дека автентичните зборови на Аристотела ΠΡΑΓΜΑΤΩΝ ΣΥΣΤΑΣΙΝ биле нечитко напишани и можел да се прочита само крајот — наставката, или текстот на Аристотела бил погрешно записан од некој Аристотелов ученик, или пак е намерна мистификација на некој покасен философ-интерполатор.“

Но *намерната мистификација* е спомената само како една од трите возможности за искривување на јасниот Ар. текст, и тоа како трета, во која ние, значи, најмалце веруваме. А. Ничев можеби ги збркал овие две работи и случајно ја искривил нашата мисла. Да видиме дали е така.

Веднаш зад горното тврдење, во неговата четврта реченица се вели:

> „Освен това, авторът е склонен да мисли, че изразът, според който трагедията „чрез състрадание и страх извършва очистване от подобни (т. е. от състрадание и страх) чувства“, е *безсмислен* (подвлечено од нас)“.

Пак едно тврдење дека сме рекле или, за да не го фалсифицираме, дека сме „склони да мислиме“ така. Можеби нашиот критичар знае перфектно да ги чита мислите на другите, но вакво нешто нема во целата наша статија

која не е многу долга (неполни 13 страници) за да не може лесно да се пронајде.

Во нашата статија се говори за нејасноста на изразот παθημάτων κάθαρσιν, на пр. на стр. 13:

> „... Но и во едниот и во другиот случај останува фактот дека текстот на Аристотела не е автентичен и дека е променет од јасно πραγμάτων σύστασιν во нејасно παθημάτων κάθαρσιν“

но нема ни едно место кај што ние велиме дека изразот „преку жал и страв извршува очистување од такви ефекти“ е *бесмислен.* Дали не е и ова изопачување на нашиот оригинален текст? Или е можеби и пак погрешно разбрана нашата мисла, зашто на стр. 6 од нашата статија првиот пасус започнува:

> „Како да се објасни „преку жал и страв очистување од такви (слични) афекти“? Како може човек преку жал и страв да се ослободи од жал и страв, односно од слични афекти? *Со ова проблемот излезе наполно од рамките на класичната филологија и премина во областа на естетиката и психологијата . . .*“ (подвлековме сега).

Да му допуштиме ли на нашиот критичар дека и таму се збркал во македонскиот текст и извел погрешно заклучение? Да видиме понатака.

Во долниот дел на стр. 137 цитира едно наше место по овој начин:

> „Следователно, авторът на статията е опроверган още веднъж когато казва, че „Аристотел . . . не говори за целта и ефектите на трагедията от етическа и психологическа гледна точка, нито пък може да се каже̇, че той полемизира със своя учител Платон . . .“

и врз основа на овој вака пресечен цитат изведува произволни и лажни заклучениja.

Зад зборот „Платон“ т. е. на местото од точкиците се продолжува нашата мисла со овие зборови: „*до тој степен да поставува за трагедијата,* која Платон сосема ја исклучи од својата идеална држава, *и некаква практична цел како што би требало да биде очистувањето на душите од афекти, или* пак *пречистување на самите чувства . . .*“ (подвлековме сега).

Од нашето место се гледа не дека не сме биле „осведомени“ за полемиката на Аристотела со Платон (иако не сме сметале за нужно да го цитираме тука Прокла), но дека не сме верувале оти таа „полемика“ е така отворена и јасна и оти оди до онаа мера како што сакале да претстават некои (тука спаѓа секако и нашиот критичар).

Ваков начин на цитирање како што го употреби Александар Ничев би можел да се употреби во ефтината политичка пропаганда, но во научната литература тој не е, или барем не би требало да биде допуштен, зашто тој нема ништо заедничко со барањето вистината, што е прва и основна задача на науката.

Ќе приведеме само уште еден пример за да се види како и што критизирал А. Ничев и колку има врска неговата критика со барањето вистината. На стр. 138 тој вака ја заклучува својата „непристрасна“ критика:

> „ . . . Този възглед за познавателната стойност и за философския характер на поезията е показателен със своята жизненост. Той говори поясно от всичко друго, че Аристотел не се явява „професор по теория на литературата, естет“, не се явява *сух формалист*, както смята авторът, а здраво свързва литературно-ходожественото произведение с неговата жизнена страна, която определя и функциите му“ (подвлековме ние).

Ние навистина рековме (на стр. 13) за Аристотела дека во Поетиката говори како „професор по теорија на литературата, како естета“ сакајќи да одбележиме дека тој тука, во Поетиката, а секако и во целото свое дело, не се јавува како некој моралист или, да речеме дури и, финалист, еден фантаст што и на трагедијата, како на уметнички вид, би ѝ поставил некаква цел како што е очистување или поправање на човечката душа, на људските нарави.

Но, од кога зборовите *професор и естет* почнале да значат „сух формалист“? Дали зборот *професор* навистина не значи ништо поубаво до „сух формалист“? Во нашиот а и во другите јазици, колку што нам ни е познато, зборот *професор*, и ќе додадеме, како што е во нашиот оригинал, *и естет* значи сè друго само не сув формалист, иако мораме да признаеме дека и тука, како и во другите области од човечкиот живот и од општеството, има исклученија, т. е. дека има и *професори* и дури и „естети“ што се јавуваат како *суви формалисти*, но во утврдување правила и во значењата на зборовите не се тргнува од исклученијата, од необичното и реткото, а од она што е често и обично.

Зар ова не го знае А. Ничев? Ако го знае и ако сепак ги извртува и ги искривува нашите мисли и зборови и го изопачува нашиот беспорно оригинален текст, тогаш ќе го запрашаме ние зошто го прави ова и смее ли да се служи со вакви средства еден научник?

* * *

Во барањето вистина сметаме дека не би требало да има мое ни твое, наше ни ваше мислење или решение; треба

да има вистинско или лажно, точно или неточно, повеќе или помалку веројатно, и мора да има чесно пристапување и барање на научната вистина без извртување и изопачување на туѓите мисли и зборови, без зломислено и нечесно прикривање на позитивните резултати и успеси од другите. Sine ira et studio, sine invidia atque ambitione! Non omnia possumus omnes.

* * *

Да ги сумираме сега новите резултати до коишто дојдовме ние од 1948 до денес во нашата анализа на Ар. текст и особено на текстот од неговата дефиниција на трагедијата во врска со останатиот текст од Поетиката и Политиката.

1) Несигурноста и неавтентичноста на изразот παθημάτων κάθαρσιν се потврдува:

а) од фактот дека зборот κάθαρσις е употребен во дефиницијата во фигуративно значење (ова го утврдиле уште Гудеман и Смердел) што се коси со Ар. правило од Топиката (VI 139b 30);

б) од „хомонимноста“ на изразот παθημάτων κάθαρσιν која произлегува од генетивот παθημάτων што во таква формулација може да биде 1) објективен, 2) сепаративен и 3) субјективен (како што го сфатил Henri Weil) што е во остра спротивност со другото правило од Топиката (VI 139b 19), кај што се забранува употреба на зборови одн. изрази со повеќе значења во дефинициите;

в) од фактот дека за παθημάτων κάθαρσιν нема ни еден збор во XIII и XIV глава од коментарот, кај што се зборува за последниот став од дефиницијата во врска со зборовите ἔλεος и φόβος и кај што се објаснува подробно и прекрасно важноста на составот на собитијата, а кај што до денес никој не можеше да утврди некоја лакуна;

г) од фактот дека и зборот περαίνουσα од дефиницијата во врска со παθ. κάθαρσιν добива повеќе или помалку метафоричко значење и дека е и тој во спротивност со споменатото правило од Топиката (VI 139b 30);

д) од традицијата за судбината на Ар. библиотека од кај што се гледа дека неговите дела пред да бидат издадени биле во сосем жалосна состојба, што се потврдува од денешната состојба на ракописите на неговите дела а особено на Поетиката; беше неопходно да се подвлече овој факт зашто ни еден од запазените ракописи ни оној од кој беше направен сирискиот и арапскиот превод на Поетиката не се постари од петтиот век од н. е. додека конјектурата παθημάτων κάθαρσιν нам. ΠΡΑΓΜΑΤΩΝ ΣΥΣΤΑΣΙΝ можела да се појави најдоцна во средината на првиот век пред н. е. кога делото било издадено;

г) од фактот дека изразот παθημάτων κάθαρσιν во ваква формулација не е употребен нигде на друго место, не само кај Аристотела туку ни во целата грчка литература од стариот и средниот век;

е) од фактот дека Аристотел нигде не зборува за катарсата на траг. а уште помалку дека катарсата е цел на трагедијата.

2) Сигурноста и автентичноста на терминот ΠΡΑΓΜΑΤΩΝ ΣΥΣΤΑΣΙΝ излегува од целиот коментар и без малу од целото дело на Поетиката, и дека овој термин, а не зборовите παθημάτων κάθαρσιν, бил и во дефиницијата, се потврдува од фактот дека:

а) ΠΡΑΓΜΑΤΑ се цел на трагедијата — ὥστε ΤΑ ΠΡΑΓΜΑΤΑ ΚΑΙ Ο ΜΥΘΟΣ ΤΕΛΟΣ ΤΗΣ ΤΡΑΓΩΙΔΙΑΣ· ΤΟ ΔΕ ΤΕΛΟΣ ΜΕΓΙΣΤΟΝ ΑΠΑΝΤΩΝ, од каде што се потврдува индиректно дека не може да има и некоја друга цел, како што би била на пр. катарсата;

б) дека ΠΡΑΓΜΑΤΩΝ ΣΥΣΤΑΣΙΝ одн. μῦθος е најважниот и битниот дел на трагедијата — πρῶτον καὶ μέγιστον τῆς τραγῳδίας ἐστὶν ἡ τῶν ΠΡΑΓΜΑΤΩΝ ΣΥΣΤΑΣΙΣ, т. е. нејзин основ и душа ἀρχὴ μὲν οὖν καὶ οἷον ψυχὴ ὁ μῦθος (=πραγμάτων σύστασις) τῆς τραγῳδίας;

в) дека сегде низ коментарот каде што требало да се зборува за катарсата се зборува за ΣΥΣΤΑΣΙΣ ΠΡΑΓΜΑΤΩΝ, а особено во XIII и XIV глава кај што морала да се објасни катарсата т. е. παθηματων κάθαρσις во врска со ἔλεος и φόβος; дека тука нема ни трага од лакуна и дека тука баш сосема подробно и стручно се расправа како треба да се постигнува трагичниот ефект т. е. ἔλεος и φόβος и каков треба да биде *составот на событијата* за да се добие *најубав ефект;*

г) дека последниот став од дефиницијата со изразот ΠΡΑΓΜΑΤΩΝ ΣΥΣΤΑΣΙΝ се повторува речиси дословно на неколку места и во неколку варијанти низ Поетиката: ἐπεὶ δὲ οὐ μόνον τελείας ἐστὶ πράξεως ἡ μίμησις ἀλλὰ καὶ φοβερῶν καὶ ἐλεεινῶν...[37]) ἡ γὰρ τοιαύτη ἀναγνώρισις καὶ περιπέτεια ἢ ἔλεον ἕξει ἢ φόβον, οἵων πράξεων ἡ τραγωιδία μίμησις ὑπόκειται...[38]), ἐπειδὴ οὖν δεῖ τὴν σύνθεσιν εἶναι τῆς καλλίστης τραγῳδίας μὴ ἁπλῆν ἀλλὰ πεπλεγμένην καὶ ταύτην φοβερῶν καὶ ἐλεεινῶν...[39]) ἐπεὶ δὲ τὴν ἀπὸ

[37]) 1452a 3—4. — Нам. τελείας ние очекувавме на ова место Ар, да го употреби зборот σπουδαίας, но за ова на друго место. Зад зборовите φοβερῶν καὶ ἐλεεινῶν се подразбира πραγμάτων.

[38]) 1452b 1—2. — Треба да се одбележи дека Ар. во врска со μίμησις секогаш го употребува доследно зборот πρᾶξις а со σύστασις зборот πράγματα. Во овие термини нема мешање кај Ар. зашто тој добро знае дека *целите дејствија се имитираат*, а *событијата се составаат* за да се добие едно цело дејствие.

[39]) 1452b 31—3. — Ср. бел. 37.

ἐλέου καὶ φόβου διὰ μιμήσεως δεῖ ἡδονὴν παρασκευάζειν τὸν ποιητήν, φανερὸν ὡς τοῦτο ἐν τοῖς πράγμασιν ἐμποιητέον . . .[40]) μέρη δὲ τούτων . . . καὶ τὸ πάθη παρασκευάζειν, οἷον ἔλεον ἢ φόβον . . . δῆλον δὲ ὅτι καὶ ἐν τοῖς πράγμασιν ἀπὸ τῶν αὐτῶν ἰδεῶν δεῖ χρῆσθαι, ὅταν ἢ ἐλεεινὰ ἢ δεινά . . . δέῃ παρασκευάζειν . . .[41]);

д) дека со промената на παθημάτων κάθαρσιν во ΠΡΑΓΜΑΤΩΝ ΣΥΣΤΑΣΙΝ најјасно и потполно се изразува *главната и битната одлика на трагедијата* во врска со трагичниот ефект, како што очекуваше К. Циглер и како што би очекувал секој што го разбира Аристотела и што знае одн. што научил што е трагедија и трагичен ефект.

*

На крајот ќе ја додадеме и Ар. дефиницијата на трагедијата со нужните поправки и дополненија што ги извршивме ние со помошта на неговиот коментар што се наоѓа зад дефиницијата:

Ἔστιν οὖν τραγῳδία μίμησις πράξεως σπουδαίας <,ΟΛΗΣ>[42]) καὶ τελείας μέγεθος ἐχούσης, ἡδυσμένῳ λόγῳ χωρὶς ἑκάστωι τῶν εἰδῶν ἐν τοῖς μορίοις, δρώντων καὶ οὐ δι' ἀπαγγελίας, δι' ἐλέου καὶ φοβου περαίνουσα τὴν τῶν τοιούτων ΠΡΑΓΜΑΤΩΝ ΣΥΣΤΑΣΙΝ.

*

Нека биде толку доста за овдека а повеќе и поподробно зборуваме во вториот број од IV годиште на ЖИВА АНТИКА.

*Скопје.* *М. Д. Петрушевски.*

---

[40]) 1453b 11—13. Зад зборовите од 1453b 1—6: ἔστιν μὲν οὖν τὸ ΦΟΒΕΡΟΝ ΚΑΙ ΕΛΕΕΙΝΟΝ ἐκ τῆς ὄψεως γίγνεσθαι, ΕΣΤΙΝ δὲ καὶ ΕΞ ΑΥΤΗΣ ΤΗΣ ΣΥΣΤΑΣΕΩΣ ΤΩΝ ΠΡΑΓΜΑΤΩΝ, ὅπερ ἐστὶ ΠΡΟΤΕΡΟΝ καὶ ποιητοῦ ἀμείνονος δεῖ γὰρ καὶ ἄνευ τοῦ ὁρᾶν ΟΥΤΩ ΣΥΝΕΣΤΑΝΑΙ ΤΟΝ ΜΥΘΟΝ, ΩΣΤΕ ΤΟΝ ΑΚΟΥΟΝΤΑ ΤΑ ΠΡΑΓΜΑΤΑ γινόμενα καὶ ΦΡΙΤΤΕΙΝ ΚΑΙ ΕΛΕΕΙΝ ΕΚ ΤΩΝ ΣΥΜΒΑΙΝΟΝΤΩΝ . . . Овие зборови се најубавата илустрација на нашата теза зашто се повторени без малу сите зборови од последниот став на дефиницијата и по истиот ред како што е ондека, само што е тоа во дефиницијата речено пократко и многу поелегантно, како што прилега за една добра дефиниција.

[41]) 1456b 37—8 — 1456b 1—4.

[42]) За ова дополнение в. го нашиот прилог ΜΙΜΗΣΙΣ ΠΡΑΞΕΩΣ . . . <ΟΛΗΣ> ΚΑΙ ΤΕΛΕΙΑΣ во Жива Антике IV стр. 187, ср. ib. cap. 226, 240 и 245.

*M. D. Petruševski:*

# ENCORE SUR LA DÉFINITION DE LA TRAGÉDIE D' ARISTOTE ET LA CATHARSIS

*(Résumé)*

En partant de la conclusion de A. Gudeman (ARISTOTELES ΠΕΡΙ ΠΟΙΗΤΙΚΗΣ, p. 171) et de son successeur yougoslave A. Smerdel (*Aristotelova Katarsa*, Skoplje 1937, p. 95) que la catharsis est un ἀδύνατον καὶ παρὰ ταῦτα οὐδέν, qu'il est impossible d'atteindre une solution satisfaisante et que le problème reste ouvert, nous étions venus, il y a à peu près 12 ans, à une solution que nous avons publié à peine en 1948.*) Les résultats auxquels nous sommes arrivés dans notre étude étaient les suivants:

1) le terme παθημάτων (ou μαθημάτων) κάθαρσιν du dernier passage de la définition de la tragédie d'Aristote n'est pas tout à fait clair et sûr étant donné que la plupart des manuscrits ont au lieu de παθημάτων — μαθημάτων qui est moins clair que le précédent et que dans le commentaire d'Aristote, après la définition, n'a aucun mot sur la catharsis;

2) si le passage παθημάτων ou μαθημάτων κάθαρσιν n'est pas sûr, cela veut dire qu'il peut être inauthentique — κάθαρσιν aussi bien que παθημάτων;

3) si le terme παθημάτων κάθαρσιν n'est pas authentique, il reste qu'il y avait à la fin de la définition un autre terme, deux autres mots qui pourraient mieux correspondre à la définition et, peut-être, rendre plus complet le sens de celle-ci;

4) s'il y avait un terme autre que παθημάτων κάθαρσιν dans la définition, il est vraisemblable qu'il serait interprété dans le commentaire d'Aristote; donc, pour le retrouver, il faudrait recourir au commentaire;

5) l' analyse du commentaire faite, nous avons réussi à retrouver les deux mots authentiques d'Aristote: c'était le terme technique πραγμάτων σύστασις — la composition des faits, qui est, selon Aristote, le principal et le plus important élément de la tragédie dont il parle dès le chapitre VI presque jusqu'à la fin de la Poétique;

6) donc, dans la définition de la tragédie d'Aristote il n'y a pas un mot d'une catharsis quelle qu'elle soit;

7) si l'on place le terme πραγμάτων σύστασιν dans la définition de la tragédie au lieu de παθημάτων κάθαρσιν, la définition devient tout à fait claire et complète, car elle contient maintenant la partie essentielle de la tragédie déterminant celle-ci comme imitation d'une action pitoyable et terrible qui se termine par crainte et pitié;

8) il ressort de la définition que le mot περαίνουσα y est employé dans son sens propre „terminant, finissant" (étant un dérive de πέρας „terme, bout, fin"). Ce sens propre de περαίνουσα rend la définition plus précise et plus claire, car il contient l'importante caractéristique de la tragédie qui atteint son effet à la fin du drame.

Notre dénouement du problème de la catharsis tragique de la définition par la conjecture πραγμάτων σύστασιν fut critiqué par le jeune savant bulgare A. Ničev**) qui le caractérisa comme „une déformation arbitraire et sans cérémonie du texte original sûr" ne se donnant pas la peine à se plonger dans le texte de la définition et du commentaire et à concevoir qu'avec la conjecture πραγμάτων σύστασιν la définition de la tragédie devient vraiment aristotélicienne, qu'avec elle le dernier passage de la dé-

*) Voy. ce même *Annuaire* № 1, Skopje 1948, pp. 1—17.
**) V. son étude citée à la page 79, n. 2.

finition devient pleinement claire et que dans celui-ci est contenue la caractéristique la plus essentielle de la tragédie, parce qu'on y parle du tragique, de l'effet tragique et comment celui-ci s'atteint.

Il est naturel que A. Ničev ne pouvait être tout à fait impartial, puisque la critique de notre solution était venue comme annexe à sa longue dissertation où il venait d'exposer sa conception de la catharsis tragique. D'après lui, il n'y a que dans la plus belle tragédie une catharsis et que celle-ci consiste en ceci: Les spectateurs éprouvent de la crainte et de la pitié pour le héros qui souffre inocemment, comme ils croient au premier abord, mais, plus tard, ils se persuadent que le héros est coupable et qu'il est puni avec justice, que leur première conception était fausse; ils se délivrent d'elle et voici comment ils se purifient de la crainte et de la pitié. Sa théorie sur la plus belle tragédie aussi bien que celle sur la conception fausse sont, pour nous servir des mots de son collègue de Sofia G. Mihailov,*) *des châteaux de cartes*.

A. Ničev affirmant dans sa critique de notre étude que παθημάτων κάθαρσιν est un texte original tout à fait sûr ne s'aperçut pas que sa théorie sur la catharsis qui n'existe que dans la plus belle tragédie est en opposition avec Aristote et qu'elle contredit à la logique en général: comment pourrait-on employer dans la définition quelque chose qui n'est pas commun au genre, dans notre cas, à la tragédie, c.-à-d. pour toutes ou, au moins, pour la plupart des tragédies?

Comme nous savons déjà, pour tous les mots de la définition de la tragédie d' Aristote existent des vérifications sûres soit avant la définition, soit dans le commentaire après elle, mais pour παθημάτων κάθαρσιν il n'y a dans toute l'oeuvre de la Poétique aucun mot et ils sont d'ailleurs véritablement obscurs. Selon Gudeman le mot *catharsis* pourrait être employé dans la définition en un sens métaphorique, ce qui serait en collision avec la Topique (VI 139b 30) d'Ar.,**) cela veut dire que la définition ne répondrait pas aux règles posées par lui-même. Selon nous, la définition n'est pas claire surtout à cause du génitif παθημάτων qui, relié avec κάθαρσιν, peut avoir trois fonctions: 1) génitif objectif 2) gén. séparatif et 3) gén. subjectif. Nous croyons qu'un tel terme „homonyme", pour nous exprimer avec la terminologie aristotélique, contredit à la Top. 6, 139b 19***) et qu'ici ne devaient pas faillir même les meilleurs élèves d'Aristote et moins encore „le maître des savants". Aristote ne pouvait-il ou ne savait-il pas exprimer ce qu'il voulait dire avec un terme plus bref et plus précis, comme par ex. δι' ἐλέου καὶ φόβου καθαίρουσα τὰ τοιαῦτα πάθη ou καθαίρουσα τῶν τοιούτων παθῶν (ou παθημάτων) ou διὰ τῶν παθῶν ἐλέου καὶ φόβου καθαίρουσα τὴν ψυχήν. Pourquoi devait-il employer περαίνουσα en un sens dérivé „accomplir, exécuter, opérer" et non pas dans le sens primitif „terminer, finir" si l' on n'en dit rien de particulier? Ne le fit-il, peut-être, seulement pour s'entrelacer dans le terme „homonyme παθημάτων κάθαρσιν?

Quelques-uns des philologues, comme par ex. Christ et Gudeman, croyaient que παθημάτων κάθαρσιν fut interprété dans de chap. VI et cherchaient là-bas de lacunes. Mais, n'était-il plus naturel et plus logique d' en chercher la lacune à l'endroit où l'on parlait d' ἔλεος et φόβος, c.-à-d. dans les chapp. XIII et XIV, car le dernier passage de la définition commençait par ces mots et παθημάτων κάθαρσιν serait le mieux interprété par rapport à ceux-là et non pas dans le chap. VI après le mot μέλους, de la raison qu' on parlerait alors de la catharsis musicale et non pas de la tragique?

Cependant, les chapp. XIII et XIV sont les plus complets et les mieux élaborés et on en pourrait malaisément trouver une lacune, quel-

---

*) V. son article cité à la page 79, n. 4.

**) V. la citation originale ci-devant, p. 86, n. 22.

***) V. la citation or. à la page 87, n. 23.

que peine qu' on se donne. Ce fait parle de même que παθημάτων κάθαρσιν n' est pas un terme original et tout à fait sûr. Un texte ou un terme authentique tout à fait sûr peut être celui qui est clair, ou qu'on rencontre aussi autre part chez le même auteur ou, au moins, n'importe où dans la littérature.

Mais, M. A. Ničev nous dit qu'Aristote parle de la catharsis dans le chap. VII du livre VIII de la Politique où il dit τί δὲ λέγομεν τὴν κάθαρσιν, νῦν μὲν ἁπλῶς, πάλιν δ' ἐν τοῖς περὶ ποιητικῆς ἐροῦμεν σαφέστερον; de plus, Jamblique en sait aussi et Proclos parle d' ἀπέρασις et ἀφοσίωσις et que sur cette question Ar. ne fut pas d'accord avec son maître Platon.

1) Aristote, dans la Politique, ne parle pas de la catharsis tragique, mais de la musicale et qu'à cette dernière se rapportent aussi les mots cités plus haut. Cela signifie que le passage où il traitait plus clairement ce qu'il entend sous la catharsis musicale, pourrait être vraiment perdu, mais de là ne résulte pas que nous devons tomber d'acord avec Christ et Gudeman que le passage était dans le chap. VI de la Poétique, après le mot μέλους, puisque là aussi, les lacunes sont tout arbitrairement fixées.

2) Jamblique et Proclos sont du IV et du V siècle c.-à-d. 6—800 ans plus récents qu' Ar. . . . L'opinion de Jamblique sur l'influence morale de la tragédie et ce que dit Proclos au sujet d' ἀπέρασις et ἀφοσίωσις, ainsi que sur la position d'Ar. contre Platon, n'est pas tout à fait sûr, puisque, lui aussi, ne mentionne pas le mot catharsis, et la position d'Ar. contre Platon pouvait être confondue avec celle de quelques adversaires plus récents (v. sur ce point Gudeman, o. c., p. 169 s.). Au surplus, Jamblique aussi bien que Proclos pouvaient avoir la Poétique d'Ar. dans un manuscrit corrigé et non pas le texte authentique, puisque tous les deux ont vécu 3—500 ans plus tard après que la conjecture παθημάτων κάθαρσιν pour l'authentique πραγμάτων σύστασιν ait pu prendre son origine.

Nous savons tous qu'il y a une tradition (Strabon, Plutarque) sur la bibliothèque et l'héritage littéraire d'Ar., d'après laquelle sa bibliothèque avec les manuscrits de ses oeuvres était gravement démolie par la moisissure et les larves d'insectes*). L'état véritable des manuscrits de ses oeuvres et surtout de la Poétique avec ses nombreuses lacunes, passages et mots inauthentiques, des répétitions superflues et des parties de texte

---

*) Strabon l. XIII cap. 54: Ἐκ δὲ τῆς Σκήψεως . . . καὶ Κορίσκος καὶ ὁ τοῦ Κορίσκου υἱὸς Νηλεύς, ἀνὴρ καὶ Ἀριστοτέλους ἠκροαμένος καὶ Θεοφράστου, διαδεδεγμένος δὲ τὴν βιβλιοθήκην τοῦ Θεοφράστου, ἐν ᾗι ἦν καὶ ἡ τοῦ Ἀριστοτέλους· ὁ γοῦν Ἀριστοτέλης τὴν ἑαυτοῦ Θεοφράστωι παρέδωκεν, ὧιπερ καὶ τὴν σχολὴν ἀπέλιπε, πρῶτος ὧν ἴσμεν συναγαγὼν βιβλία καὶ διδάξας τοὺς ἐν Αἰγύπτωι βασιλέας βιβλιοθήκης σύνταξιν. Θεόφραστος δὲ Νηλεῖ παρέδωκεν. ὁ δ' εἰς Σκῆψιν κομίσας τοῖς μετ' αὐτὸν παρέδωκεν, ἰδιώταις ἀνθρώποις, οἳ κατάκλειστα εἶχον τὰ βιβλία οὐδ' ἐπιμελῶς κείμενα· ἐπειδὴ δὲ ἤισθοντο τὴν σπουδὴν τῶν Ἀτταλικῶν βασιλέων ὑφ' οἷς ἦν ἡ πόλις, ζητούντων βιβλία εἰς τὴν κατασκευὴν τῆς ἐν Περγάμωι βιβλιοθήκης, κατὰ γῆς ἔκρυψαν ἐν διώρυγί τινι· ὑπὸ δὲ νοτίας καὶ σητῶν κακωθέντα ὀψέ ποτε ἀπέδοντο οἱ ἀπὸ τοῦ γένους Ἀπελλικῶντι τῶι Τηίωι πολλῶν ἀργυρίων τά τε Ἀριστοτέλους καὶ τὰ τοῦ Θεοφράστου βιβλία· ἦν δὲ ὁ Ἀπελλικῶν φιλόβιβλος μᾶλλον ἢ φιλόσοφος· διὸ καὶ ζητῶν ἐπανόρθωσιν τῶν διαβρωμάτων εἰς ἀντίγραφα καινὰ μετήνεγκε τὴν γραφὴν ἀναπληρῶν οὐκ εὖ, καὶ ἐξέδωκεν ἁμαρτάδων πλήρη τὰ βιβλία. συνέβη δὲ τοῖς ἐκ τῶν περιπάτων τοῖς μὲν πάλαι τοῖς μετὰ Θεόφραστον οὐκ ἔχουσιν ὅλως τὰ βιβλία πλὴν ὀλίγων, καὶ μάλιστα τῶν ἐξωτερικῶν, μηδὲν ἔχειν φιλοσοφεῖν πραγματικῶς, ἀλλὰ θέσεις ληκυθίζειν· τοῖς δ' ὕστερον, ἀφ' οὗ τὰ βιβλία ταῦτα προῆλθεν, ἄμεινον μὲν ἐκείνων φιλοσοφεῖν καὶ ἀριστοτελίζειν, ἀναγκάζεσθαι μέντοι τὰ πολλὰ εἰκότα λέγειν διὰ τὸ πλῆθος τῶν ἁμαρτιῶν. πολὺ δὲ εἰς τοῦτο καὶ ἡ Ῥώμη προσελάβετο· εὐθὺς γὰρ μετὰ τὴν Ἀπελλικῶντος τελευτὴν Σύλλας ἦρε τὴν Ἀπελλικῶντος βιβλιοθήκην ὁ τὰς Ἀθήνας ἑλών, δεῦρο δὲ κομισθεῖσαν Τυραννίων τε ὁ γραμματικὸς διεχειρίσατο φιλαριστοτέλης ὤν . . .

qui ne se trouvent plus dans sa place primitive, tout cela témoigne que cette tradition, en réalité, n'est pas inventée.

Noys étions partis de l'hypothèse que le texte n'etait pas authentique et par l'analyse de la Poétique c. -à -d. du commentaire de la définition nous étions arrivés au terme authentique d'Ar. πραγμάτων σύστασιν. Notre expériment était-il correct? Chacun peut le vérifier par le texte de la Poétique resp. par le commentaire d'Ar. interprétant la définition.

1) Le terme πραγμάτων σύστασιν (resp. σύνθεσιν) se confirme non seulement comme authentique (il est drectement mentionné 6 fois et indirectemeut c. -à -d. incomplètement 18 fois), mais aussi comme un élément essentiel et le plus important de la tragédie;

2) pour les πράγματα et le μῦθος (autrement dit pour la σύστασις πραγμάτων, car d'après Ar. — chap. VI 1450 a 5 — μῦθος = σύνθεσις πραγμάτων), on dit qu'ils sont le but de la tragédie ὥστε τὰ πράγματα καὶ ὁ μῦθος τέλος τῆς τραγωιδίας, τὸ δὲ τέλος μέγιστον ἁπάντων. Du texte d'Ar. et du fait qu'il connait seulement le terme σύστασις πραγμάτων et non pas σύστασις τῶν πράξεων ou σύστασις τῆς πράξεως, peut résulter que πρᾶγμα n'est pas la même chose que πρᾶξις; Aristote sait bien qu'il n'y a pas une grande différence entre μίμησις πράξεως, μῦθος et σύστασις πραγμάτων; pour cette raison on peut lire chez lui καὶ τὸ τέλος πρᾶξίς τις, mais il serait erroné d'affirmer que le terme πραγμάτων σύστασιν, lui aussi, ne devait paraître dans la définition, puisqu'il aurait été déjà mentionné plus haut dans μίμησις πράξεως, comme M. A. Ničev veut le démontrer. Μίμησις πράξεως et πραγμάτων σύστασις sont des expressions périphrastiques pour μῦθος, mais elles ne sont pas identiques et chacune d'elles a une nuance qui les qualifie autrement, parce que dans μίμησις πράξεως on parle de μῦθος comme d'imitation d'une action entière et complète et dans σύστασις πραγμάτων comme d' une réunion de diverses parties de cette action, de la composit on des faits séparés, qui se confirme aussi par le texte suivant du commentaire chap. VI ἔτι ἐάν τις ἐφεξῆς θῆι ῥήσεις καὶ λέξεις . . . οὐ ποιήσει ὃ ἦν τῆς τραγωιδίας ἔργον, ἀλλὰ πολὺ μᾶλλον ἡ καταδεεστέροις τούτοις κεχρημένη τραγωιδία, ἔχουσα δὲ μῦθον καὶ σύστασιν πραγμάτων . . . πρὸς δὲ τούτοις τὰ μέγιστα οἷς ψυχαγωγεῖ ἡ τραγωιδία, τοῦ μύθου μέρη ἐστίν, αἵ τε περιπέτειαι καὶ ἀναγνωρίσεις. ἔτι σημεῖον, ὅτι οἱ ἐγχειροῦντες ποιεῖν πρότερον δύνανται τῆι λέξει καὶ τοῖς ἤθεσιν ἀκριβοῦν ἢ τὰ πράγματα συνίστασθαι . . . ἀρχὴ μὲν οὖν καὶ οἷον ψυχὴ ὁ μῦθος τῆς τραγωιδίας . . . ou par le passage suivant du chap. VIII χρὴ οὖν . . . τὸν μῦθον, ἐπεὶ πράξεως μίμησίς ἐστι, μιᾶς τε εἶναι καὶ ταύτης ὅλης καὶ τὰ μέρη συνεστάναι τῶν πραγμάτων οὕτως, ὥστε μετατιθεμένου τινὸς μέρους ἢ ἀφαιρουμένου διαφθείρεσθαι καὶ κινεῖσθαι τὸ ὅλον: ὃ γὰρ προσὸν ἢ μὴ προσὸν μηδὲν ποιεῖ ἐπίδηλον, οὐδὲν μόριον τοῦ ὅλου ἐστίν.

3) déjà dans le chap. IX ἔλεος et φόβος étaient reliés avec la μίμησις πράξεως et l'on y dit ἐπεὶ δὲ οὐ μόνον σπουδαίας*) ἐστὶ πράξεως ἡ μίμησις ἀλλὰ καὶ φοβερῶν καὶ ἐλεεινῶν ... (il est erroné de supléer φοβ. et ἐλεειν. par παθημάτων, comme le font quelques savants, mais par πραγμάτων, parce qu'il est en relation avec le terme σύστασις πραγμάτων); cependant, cela est plus évident dans le chap. XI . . . ἡ γὰρ τοιαύτη ἀναγνώρισις καὶ περιπέτεια ἢ ἔλεον ἕξει ἢ φόβον, οἵων πράξεων ἡ τραγωιδία μίμησις ὑπόκειται . . . (on y lit de nouveau πρᾶξις à cause de la liaison avec μίμησις — *les actions s'imitent* et *les faits se composent*), et encore plus clair dans les chapp. XIII et XIV où l'on parle de l'effet tragique, c.-à-d. de la crainte et de la pitié; de ce que c'est que le terrible et le triste; quand paraissent-ils; quelle doit être la composition des faits pour qu'elle suscite de la crainte de la pitié; qu'il faut atteindre l'effet tragique non par des moyens artificiels (la mise en scène), mais par la composition des faits etc. etc.

Dans l'analyse qu'avait faite Otte dans sa première étude, il était arrivé si près du texte d'Ar., ayant découvert le mot πραγμάτων par conjecture pour μαθημάτων resp. παθημάτων, qu'il est un vrai miracle comment ne put-il pas découvrir le terme même πραγμάτων σύστασις. Cependant, le fait qu'il ne pouvait pas se délivrer de la catharsis, le força plus tard de revenir sur παθημάτων.

En ce qui concerne la définition d'Ar. les mots de K. Ziegler, cités à la page 97, sont extrêmement importants.

Il est vrai que dans le dernier passage de la définition se cachait la caractéristique la plus essentielle de la tragédie dont Ar. était en pleine conscience, ce qui résulte de son commentaire, et K. Ziegler avait raison en disant qu' Ar. y devait parler de l'effet tragique.

*

Voici maintenant la définition de la tragédie d'Aristote d'après notre leçon:

Ἔστιν οὖν τραγωιδία μίμησις πράξεως σπουδαίας <,ΟΛΗΣ>*) καὶ τελείας μέγεθος ἐχούσης, ἡδυσμένωι λόγωι χωρὶς ἑκάστωι τῶν εἰδῶν ἐν τοῖς μορίοις, δρώντων καὶ οὐ δι' ἀπαγγελίας, δι' ἐλέου καὶ φόβου περαίνουσα τὴν τῶν τοιούτων ΠΡΑΓΜΑΤΩΝ ΣΥΣΤΑΣΙΝ.

---

*) Pour cette conjecture voy. notre article dans *Živa Antika* IV, Skopje 1954, (p. 187; cf. ib. p. 226; 240; 245).

Т. ТОМОСКИ

# ИСПРАВКИ И ДОПОЛНЕНИЈА НА НЕКОИ КАРТИ ОД СРЕДНОВЕКОВНАТА ИСТОРИЈА НА МАКЕДОНИЈА

Во новата „Историја народа Југославије I" што е печатена во Белград 1953 год., дадена е на стр. 344 карта „Развитак Србије од Стев. Првовенчаног до Стев. Дечанског". Таа карта дава нови податоци што ги нема во истородната карта изработена порано од Ст. Станоевиќ[1]). Последниот ја повлекол границата на српската држава во Македонија во време на Милутина вака: јужно од градот Дебар, оттука продолжувала во источен правец и ишла северно од Железнец, потоа се пружала во североисточен правец и го сечела Вардар северно од градот Велес, и преку Овче Поле излегувала на Брегалница, североисточно од градот Штип и се завршувала во областа на изворот од реката Брегалница. Според Ст. Станоевиќ градовите Штип и Велес не биле во составот на српската држава. За разлика од Ст. Станоевиќ, авторот на картата од „Историја народа Југославије I" ја одбележил српско-византиската граница во тоа време вака: јужно од Дебар, на Железнец, јужно од устието на Брегалница во Вардар и во источен правец таа продолжувала, северно од Радовиш, накај изворот на реката Брегалница. Според Ил. Синдик, авторот на таа карта, градовите Штип и Велес биле во рамките на државата на Милутина[2]).

Оваа различност во одбележувањето на српско-византиската граница и ме наведе да ги проконтролирам и останатите податоци, дадени во именуваните карти. Зборот ми е за локализацијата на некои места во Македонија. Според Ст. Станоевиќ градот Кожле е даден при устието на Пчиња и тоа од десната страна на таа река; потоа градот Чрешче

---

[1]) Ст. Станојевић, Историски атлас. II издање. Београд 1931. Карта бр. 48/49.

[2]) В. Ћоровић смета дека Милутин „је помакао српске границе далеко на југ близу Kpoje, Охрида, Прилепа и Струмице". — „Историја Југославије". Београд 1933, стр. 284. — И кај Јиричека стои: „Погранична линија без склопљена мира ишла је северно од византиских тврђава Струмице, Просека, Прилепа, Охрида и Kpoje". — „Историја Срба I". Београд 1952, стр. 191.

е локализиран јужно од градот Железнец; градот Бучин е кладен близу до Ресен, а градот Просек е поставен од десната страна на Вардар. Споменатите локалитети и Ил. Синдик ги вцртал во својата карта речиси исто како и Ст. Станоевиќ[3]).

При срамнувањето на горе споменатите карти со други карти што беа издадени по војната, одбележив дека една



Сл. 1 — Град Чрешче
Тука се гледа само Бујук Исар. Под него тече Брегалница, која го дели од Кучук Исар.

од нив е истоветна со онаа на Ст. Станоевиќ[4]). Авторот на друга една карта по име А. Дероко ја дал српско-византиската граница во време на Милутина приближно како и Ил. Синдик[5]). Но А. Дероко има своја маркација на српско-византиската граница во време на Ст. Дечански. Таа граница според Ст. Станоевиќ ишла вака: северно од Дебар, на Железнец, северно од Чрешче и Прилеп, и во источен правец

[3]) Ил. Синдик дава две локацији за градот Кожле. Во споменатата карта го сместил меѓу реките Пчиња и Вардар, а во една поранешна карта (од истата књига) „Србија у доба Немање" го поставил градот на десната страна од реката Вардар.

[4]) Драгутин Прљевић, Историски атлас. Београд 1953, бр. 7

[5]) А. Дероко, Средњевековни градови у Србији, Црној Гори и Македонији. Београд 1950

продолжувала јужно од Просек, а северно од Радовиш и завршувала во крајот околу изворот на реката Брегалница. Ил. Синдик готово ја прима таа маркација правејќи на неа само мали коректури во секторот Дебар и Железнец. Синдик ја спушта границата нешто појужно од овие градови. А. Дероко на свој начин ја исправува старата гранична линија од времето на Милутина со тоа што уцртува два клина во



Сл. 2 — Град Кожле
Градот е од три страни опколен од реката Пчиња.

секторот на Железнец и Просек. Кај А. Дероко има новина и во тоа што го сместил градот Просек од левата страна на реката Вардар. Дероко се опитал да го локализира и Чемрен, само го клал положајот на градот под прашалник.

Картата на Ст. Станоевиќ најмногу се доближува до вистинската состојба на српско-византиските граници. Но и таа карта има потреба од коректура како во маркацијата на границите така и во локализацијата на некои места. Ст. Станоевиќ неточно го локализирал градот Чрешче во Демир-Исарско. Тој град лежи сосем на друга страна, во источна Македонија, на река Брегалница, кај селото Чрешка. Селаните го викаат локалитетот Бујук Исар (Голем град). Градот е заправо едно импозантана глава што доминира со поречието на Брегалница од Штип до Градско. Исарот по своите

особености е редок примерок на градови од таков тип (сл. 1). Со утврдувањето на положајот на градот Чрешче се олеснува работата и околу повлекувањето на српско-византиската граница во време на Милутина и Ст. Дечански. И положаите на некои други градови треба да се ревидираат. Така градот Кожле и денеска стои во урнатини, само не на десната, туку на левата страна од реката Пчиња, наспроти селото Кожле, а под селата Летевци и Ветерско (сл. 2). Потоа градот Железнец не е на левата, туку се наоѓа на десната страна од реката Црна (сл. 3). И градот Бучин треба да стои од десната страна на Црна, на местото кај што влегува реката во Пелагонија. Најодзади и локалитетот на Просек бара исправка. Спород описот на Византинецот Никита и според она што имам видено на теренот, сметам дека локалитетот кај Демир Капија, што се наоѓа од левата страна на Вардар, е идентичен со некогашниот град Просек (сл. 4)[6].

Како што реков горе во картите има празнини и по однос на маркацијата на српско-византиската граница во времето на Милутин и Ст. Дечански.

При маркацијата на српско-византиската граница во време на Милутина можат да послужат ориентационо податоците што ги дава биографот на Милутина, потоа уговорот на Карло Вало-а со Милутина од 1308 год. како и некои повелби издадени од Милутина.

Биографот на Милутина раскажува дека тој владетел: „прво узе оба Полога са њиховим градовима и са облашќу, и град главни Скопље, потом Овче Поле и Злетово и Пијанец"[7]). Во еден друг поход Милутин зазел: „земљу дебарску са свима градовима и државама њиховим; такоѓе и државу земље кичевске са градовима и облашќу њиховим; поречку земљу такоѓе са градовима и облашќу њиховим"[8]). Како што се гледа од горното во изворот никаде не стои дека се Велес и Штип преземени од Милутина. Мене ми се чини, дека Милутин ја одбегнал силно утврдената вардарска долина и се упатил по линијата на најмал отпор т. е. во источна и западна Македонија. Војските на Милутина навлегле во

---

[6]) П. Мутафичев го локализирал Просек на десниот брег на Вардар. Локализацијата ја извел врз основа на податоците што ги дал Х. Барт во 1864 год. Мутавчиевъ, Владѣтелитѣ на Просѣкъ. СбБАкН, I. 1913, стр. 82

За локализацијата на Просек од левата страна на Вардар се определуваат: А. Станојевеќ,Преисториски и археолошки остатоци на средњем Вардару. Старинар 1922 год., 3—5; — Војислав Радовановиќ, Тиквеш и Рајец. Насеља 17; — К. Јиричек (т. е. Ј. Радољиќ). Историја Срба I. Београд 1952 стр. 162 и G. Ostrogorsky, Geschichte des byzantinischen Staates II. München 1952, стр. 211

[7]) Данило, Животи краљева и архиепископа српских. Београд 1935, стр. 82

[8]) Данило, ib., p. 86

Овче Поле веројатно преку Градиштанскиот преод и преку селото Преод. Во западна Македонија српските феудали секако навлегле по течението на реката Дрим — како се и наслутува од изворот.

Според уговорот на Милутина со Карло Вало-а на првиот му се гарантирани следните земји: „Hec autem nomina sunt terrarum de quibus tangitur superius, videlicet, contrata a



Сл. 3 — Град Железнец
Десно од градот се гледа долината на Црна.

confinibus castri nomine Prilep, usque ad confines castri nomine Prisec, et contrata Ouciepoullie usque ad confines castri nomine Stip et contrata de Debar, usque ad flumen nomine Mahat, et contrata Quiciane usque ad confines Hoqueri"[9]). Според договорот Милутин ги добил пограничните области: Дебарско, Кичевско, потоа безимената земја на север од Прилепско и Просечко и на крајот Овче Поле. Од горното произлегува дека границата почнувала: во Дебарско и ишла на северните меѓи од Охридско, Прилепско и Просечко и по јужниот дел на Овче Поле „usque ad confines castri nomine Stip". Но при потврдувањето на договорот Милутин се оградил од угово-

[9]) Уговор о савезу и пријатељству међу Карлом од Вало а и посланицима српског краља Уроша потписан 27 марта 1308 год. у Абатијали код Мелина. Гласник Српског ученог друштва X (1870) стр. 324

реното и го побарувал градот Штип[10]). Рекламацијата на Милутина зборува ва привременото завладување на градот од страна на Србија. Штип бил наново преземен од Византија, но кога и како не ми е познато. Покасно градот го завладал Ст. Дечански и оттогаш останал дефинитивно во српски раце.

Српските завладавања во Македонија во време на Милутина се споменуваат и во повелбите. Но ниедна од нив нема помен за Велес и Штип. Во повелбата на Милутина за хилендарскиот пирг од 1308 год. се вели дека српскиот владател ги презел со меч: „Скопскоу Страноу и Овчепольскоу и Полож'скоу и Дьбрьскоу и прочеѥ ине стране . . .[11]). Во повелбата за Грачаница од 1320/1 Милутин дарува:. И по Враню и по Славищоу и по . . . и по Злетовои и Морозвиздоу и по Полозѣхь[12]) За нас има особен интерес повелбата за манастирот св. Ѓорѓи кај Скопје, дека таа поблиско ја определува српско-византиската граница во време на Милутина: во повелбата се споменати и некои најјужни гранични имоти како: „И вь ѡбласти Порѣчкои село Кроупа Власи“ . . . „Село Бродь, вь нѥмь трьгь неделіа и панагюрь. И. дьнь секьтебра иже ѥсть приложиль светы Романь царь, и вь нѥмь црькова светаа Богородица сь селомь Сланьскомь и сь Барбарасомь“ . . . „Авазгово под Морозвиздомь“ . . . „село Бистрица вь Бабоунѣ“. . .[13]).

Според споменатите извори и врз основа на теренското рекогносцирање јас ја давам следнава маркација на српско-византиската граница во време на Милутина: јужно од Дебар, а северно од с. Луково; тука патот по реката Дрим го бранат два цврсти града Модрич и Луково (сл. 5 и 6), границата потоа ишла на кичевска Пресека, северно од византискиот град Дебрец (сл. 7), оттука продолжувала во источен правец, преку Турла, северно од Железнец и Дебреште, и избивала во поречието на реката Бабуна и по Бабуна се до клисурата на таа река и на реката Тополка, оттука се пружала северно од Велес, Чрешче и Штип и преку Брегалница завршувала во венците на Плачковица и Голак. Сметам дека границата во западниот и источниот дел на Македонија е јасна и не бара некое нарочно образложение. А во прилог на дадената

---

[10]) Castrum autem nomine Stip supradictum, quod possidemus cum suis pertinentis nobis et nostris succesoribus retinemus, nec ad dimitendum illud pretextu juramenti predicti intendimus obligari“. Уговор о савезу . , ib., p. 328

[11]) Ст. Новаковиќ, Законски споменици српских држава средњег века. Београд 1912, стр. 477

[12]) Мил. Павловиќ, Грачаничка повеља. Гласник Скопског научног друштва III. Скопље 1928, стр. 132

[13]) Рад. М. Грујиќ, Баштинска повеља краља Милутина, за обновљени стари манастир св. Ѓорѓа Скоропостижника — Горга код Скопља из 1300. Зборник за историју Јужне Србије. Скопље 1936, стр. 16 и 17

маркација во централниот сектор зборува самиот извор. Биографот на Ст. Дечански дава на знаење дека во времето на тој владетел беа преземени: „град славни Велес, град Штип, град Чрешче, град Добрун“[14]).

Има историчари што го игнорираат овој податок и српското завладување на Велес и Штип го датираат во времето на Милутина. Но истите историчари, колку што ми е



Сл. 4 — Град Просек
Меѓу карпите тече Челоечка река. Зад градот се пружа Тиквеш.

познато, досега не порекнале дека Чрешче бил преземен дури во времето на Ст. Дечански. Се поставува прашање како Чрешче го држела Византија, ако Велес и Штип биле под власта на Милутина? Впрочем за поврзаноста на Чрешче со Велес и Штип ни зборува и изворот. Првиот паднал под српска власт кога и овие градови. И уште нешто: мене ми се чини дека имало поврзаност и меѓу градовите Велес и Просек. Средновековниот Велес бил цврст град и го пазел патот низ реката Вардар и Тополка (сл. 8), Од друга страна доменот на градот Просек се пружал на север сѐ до велешката клисура. И кога Велес паднал во српски раце, истовремено беше запечатена и судбината на Просек. Заедно

[14]) Данило, ib., p. 149

со Штип, Чрешче, Добрун, Велес беше преземен и Просек од српската феудална војска и тоа во времето на Ст. Дечански[15]).

На крајот останува да се одбележи уште српско-византиската граница во времето на Ст. Дечански. Биографот на тој владетел пишувајки за неговите завладувања вели: „И прве године краљевства свога и у тим временима многе градове узе од земље грчке са свима државама њиховим и са многим именима, која подробно сва по имену није нам могуће указати у овом спису“[16]).

Според биографот произлегува дека Србија во време на Ст. Дечански на два пати војувала со Византија за господството над средното течение на Вардар и средното и долното течение на Брегалница. Србија во тоа време завладеала со Тиквеш и Слан Дол. Малку има веројатност дека Србија тогаш се проширила н во западна Македонија. Можеби повремено имало помрднување на границата во секторот Дебрец и Железнец, но Србија дефинитивно завладеала со таа територија во времето на кралот Душан[17]).

Со преземањето на Штип од страна на Србија, на српските војски им бил отворен патот за Струмичко. Српските феудали задобиле поседи во тој крај; за тоа нешто зборува повелбата од 1332 год., со која се потврдувале даровите на Хреља дадени на св. Аранѓел во Штип. Во повелбата се споменати и такви места што се наоѓаат меѓу Штип и Струмица и во Струмичко Поле: „И оу Лоукавици село Брѣсть, село Соухогрль . . .“
„И оу Ключи Коунарани“ . . .
„И планина Беласица“ . . .
„И планина Ограждено . . .“[18]).

---

[15]) За датирањето на паѓањето на градот Просек имаат различни разбирања К. Јиричек и В. Коровиќ. Поприемливо е мнението на Јиричека. Тој во „Историја Срба I“ на стр. 206 пишува: „тада (1328 год.) је војсковођа Михаило Асан, у страху од издаје, пустио у тврди Просек српску посаду; ово кршевито гнездо никада више се није вратило у руке Византинаца“. За истото зборува и В. Коровиќ, и тој вели дека по битката кај Велбужд: „краљ је послао војску са сином Душаном према грчкој граници, која е повратила неке недавно изгубљене пограничне градове, као Велес, Просек, Штип, Добрун и друга мања места“. — „Историја Југославије“, стр. 146. Како што се гледа од горното, Коровиќ се согласува речиси со биографот по однос на преземените места, само испушта да го спомене градот Чрешче. При датирањето на тие презимања В. Коровиќ не кажува кога Просек прв пат паѓа под српска власт. За нас е важно дека и тој го датира дефинитивното паѓање на Велес и Штип под српска власт дури во времето на Ст. Дечански.

[16]) Данило, ib., p. 149

[17]) За тоа нешто пишува К. Јиричек: победоносни српски краљ крене затим против Андроника III. Цар је лично на српској јужној граници заузео неколико двораца, као Дебрец код Охрида, Сидерокастрон код Кичева и др. „Историја Срба I“, стр. 207

[18]) Ст. Новаковиќ, Законски споменици, стр. 400 и 401

Сметам дека овие места потпаднале под српска власт пред 1334 год. Во таа година Душан ги започнал своите завладувања. Повелбата, макар да е различно датирана, допушта да се верува, дека Србија во време на Ст. Дечански завладеала и со Струмичко Поле. Градот Струмица останал уште за кратко време под византиска власт. Струмица потпаднала под српска власт дури во времето на Душана. Биографот



Сл. 5 — Ѓрад Модрич
Зад градот тече реката Дрим.

му ги припишува на Душана следниве завладувања: „А остале градове и земље грчке, што узе, додаде ка земљи отачаства свога, и неке многе земље од области царства тога и градове, чија су имена: прво град славни Охрид, и град славни Прилеп, и опет град славни Костур, град Струмицу, град Хлерин, град Железнец, град Воден, град Чемрен" (сл. 9)[19]).

Во времето на Душана паѓаат под српска власт нашите најјужни градови, тогаш се спуштила границата на српската држава далеку на југ, а разгледувањето на таа граница ги преминува рамките на оваа тема.

---

[19]) Данило, ib., p. 170
В. Ќоровиќ раскажувајќи за освојувањата на Душана го испушта од редот на именуваните градови само Железнец. „Историја Југославије" стр. 148 и 149

